# СОДРЖИНА

## Глава 3

## Општи информации за Исламот Што е Исламот ? 66

*Во името на Господ,Помилостивиот,Најсомилос тен*

## Краток илустриран водич за разбирање на Исламот

*Превод:Вулнет Мехмети*

**Наслов на оригиналот:``A Brief Illustrated guide to understanding Islam``.**
**Генерални уредници: Dr. William (Daoud) Peachy, Michael (Abdul-Hakim) Thomas, Tony (Abu-Khaliyl) Sylvester, Idris Palmer, Jamaal Zarabozo, Ali AlTimimi.**
**Научни уредници: Professor Harold Stewart Kuofi,Professor F. A. State, Professor Mahjoub O. Taha, Professor Ahmad Allam, Professor Salman Sultan, Associate Professor H. O. Sindi.**


За во врска со оваа книга преку интернет,и за повеќе информации околу Исламот, или за печатен примерок, посетете: www.islam-guide.com
Предната корица фото: Повеќе од еден милион муслимани од целиот свет се клањат заедно на џамијата Харам во Мека.
Задната корица фото: Џамијата на Пророкот Мухамед во Мадина.

# ПРЕДГОВОР

Оваа книга е краток водич за запознавање со Исламот. Се состои од три поглавја.

Првата глава, "Некои докази за вистиноста на Исламот" се одговори на некои важни прашања за кои некои луѓе прашуваат:

- Дали Кур`анот навистина буквално е зборот на Господ, објавен од Него?
- Дали е Мухамед а.с. [1] навистина пророк пратен од Бога?
- Дали е Исламот навистина Божествена вера?

Во ова поглавје,се споменати шест видови на докази:



**1) Научните Чуда(Му`џиза) во Светиот Кур`ан:** Оваа секција разговара (со илустрации) за некои неодамна откриени научни факти наведени во Светиот Кур `анот, кој беше објавен пред четиринаесет векови.

**2)Големиот предизвик да се состави барем една глава како**

1.Скратено која што значи-`Мирот и благословот на Аллах да биде врз него`.

**поглавјата на Светиот Кур`ан:** Во Кур`анот,Господ Ги предизвика сите луѓе за да состават И да донесат барем една глава како Поглавјата на Кур`анот.Уште од тогаш кога се објавил Кур`нот,пред четиринаесет века, сѐ до ден денеска,никој не е во состојба да му одговори на овој предизвик,иако најмалото поглавје во Кур`нот (108) се состои од девет зборови.

**3) Библиските пророштва за доаѓањето на Мухамед а.с., пророкот на Исламот:** Во овој дел,се дискутира за некои од библиските пророштва кои кажуваат за доаѓањето на пророкот Мухамед а.с.

**4) Во текстови од Кур`анот се спомнува идни настани кои подоцна навистина се случува:** Кур`анот споменува идни настани кои подоцна се случуваа, на пример, за победата на Римјаните против Персијците.

**5) Чуда(му`џиза) изведени од страна на пророкот Мухамед а.с.:** Многу чуда(му`џиза) беа изведени од страна на пророкот Мухамед а.с.За овие чуда беа сведоци многу луѓе.

**6) Скромниот живот на Пророкот Мухамед а.с.:** Ова јасно укажува тоа дека Мухамед а.с. не бил лажен пророк кој тврдел дека е пророк за постигнување на материјални добивки,висока положба,или моќ.

Од овие шест видови на докази, може да констатираме дека:

• Кур`анот мора да биде буквално зборот на

Господ, објавено од Него.

• Мухамед а.с. е навистина пророк пратен од Господ.

• Исламот е навистина Божествена вера.

Ако ние би сакале да знаеме дали ова вера е точна или неточна,ние треба да не зависиме од нашите емоции, чувства или традиции.Наместо тоа, ние треба да зависиме од нашиот разум и интелект.Кога Господ ги испратил Своите пророци, тој ги поддржал со чуда(му`џиза) и докази што се потврдува дека тие биле вистински пророци испратени од Него,а со тоа следи дека верата во која повикуваа е точна.

Втората глава, **"Некои придобивки на Исламот"**, се спомнати некои од придобивките за тоа колку Исламот му помага на поединецот, како што се:

**1) Вратата за влез во Рајот,**

**2) Спас од Пеколскиот оган,**

**3) Вистинска среќа и мир на душата,**

**4) Прошка за сите претходни гревови.**

Третата глава, **"Општи информации за Исламот"**, дава општи информации за Исламот,ги коригира некои недоразбирања околу тоа,и одговори на некои најчесто поставени прашања, како што се:

• Што кажува Исламот за тероризмот?

• Каков е статусот на жената во Исламот?

# ГЛАВА 1

# НЕКОИ ДОКАЗИ ЗА ВИСТИНОСТА НА ИСЛАМОТ



Господ го поддржил Неговиот последен пророк Мухамед а.с. со многу чуда(му`џиза) и многу докази кои потврдуваат дека тој е вистински пророк,испратен од страна на Господ. Исто така, Бог го поддржа со објавата на последната книга,Светиот Кур`ан,со многу докази,со кои се докажува дека Кур`анот е буквално зборот на Господ,објавен од Него, и дека не е автор некое човечко битие.Ова поглавје дискутира околу овие докази.

## 1) Научни чуда(му`џиза) во Светиот Кур`ан



Кур`анот е буквално зборот на Господ,кое му го објавил на Неговиот пророк Мухамед а.с. преку ангелот Габриел(Џебраил). Тоа го научил напамет Мухамед а.с.,а потоа им го диктирал на своите придружници(сахаби).Тие,по ред, го учеле напамет,го пишувале и го повторувале заедно со пророкот Мухамед а.с.

Понатаму, пророкот Мухамед го повторуваше Кур`анот со ангелот Габриел еднаш секоја година додека во последната година од неговиот живот два пати.Од времето кога Кур`анот се објавил,се до ден денеска,секогаш има голем број на муслимани кои го знаат напамет целиот Кур`ан,буква по буква. Некои од нив имаат дури и можност деца на возраст од десет години да го учат напамет целиот Кур`ан. Ниедна буква од Кур`анот не е променета во текот на вековите.

Кур`анот, кој бил објавен пред четиринаесет векови, спомнува некои факти,кои само неодамна се откриени или докажани од страна на научниците. Ова докажува без сомнение дека Кур`анот мора да биде буквално зборот на Господ, објавени од Него на пророкот Мухамед а.с., и дека Мухамед а.с. не е автор на Куранот или било кој друг човек. Ова исто така докажува дека Мухамед а.с. е навистина пророк пратен од Господ.Тоа не го прифаќа разумот дека некој човек пред илјада и четиристотини години би бил во состојба да познава овие факти кои што се откриени или докажани само неодамна со современа опрема и софистицирани научни методи. Некои примери ќе ги наведеме во следното.

## А) Кур`анот за развојот на човековиот ембрион:

Во Светиот Кур`ан, Господ зборува за фазите на ембрионскиот развој на човекот:

> **“Ние човекот,навистина,го создадовме од глина одбрана, потоа како капка семе го ставивме не место сигурно.Потоа капката семе Ние ја создадовме засирена крв,од засирената крв создадовме парче месо,од парчето месо создадовме коски,а потоа коските со месо ги обвиткавме,потоа создадовме сосем друго суштество. Па,нека е вишен Аллах.Меѓу создателите Он е Најубавиот!” (Кур`ан,23:12-14)**

Буквално,арапскиот збор `Алакаx` има три значења: (1)пијавица, (2) обесено нешто, и (3) грутче крв.

Ако споредиме една пијавица со ембрионот во Алакаx, ќе најдеме сличност помеѓу двете,[2] како што може да се види на Слика 1.Исто така, ембрионот во оваа фаза добива храна од крвта на мајката, слично на пијавицата,која се храни со крвта на другите.[3]

Втората смисла на зборот `Алакаx` е “обесено нешто.” Тоа можеме да го видиме во Слика број 2 и 3, обесениот ембрион, за време на `Алакаx`, во утробата на мајката.

2.The Developing Human, Moore and Persaud, 5th ed., p. 8.
3.Human Development as Described in the Qur’an and Sunnah, Moore and others, p. 36.




***Слика 1:*** *Цртежи кои покажуваат сличностите во изглед помеѓу пијавица и човечкиот ембрион во `Алаках` фаза. (Пијавицата е нацртана од Human Development as Described in the Qur'an and Sunnah, Moore и други, стр.37,модифициран од Integrated Principles of Zoology, Hickman и други. Цртежот на ембрионот од The Developing Human, Moore and Persaud 5-то издание,стр.73)*




***Слика 2:*** *Можеме да видиме во овој дијаграм на суспензијата на ембрионот за време на `Алаках` фаза во матката (утерусот) на мајката. (The Developing Human, Moore and Persaud, 5-то издание, стр.66)*

*Слика 3: Во ова микроснимка,можеме да видиме суспензијата на ембрионот (означени Б) за време на `Алаках` фаза (околу 15 дена) во утробата на мајката. Актуелната големина на ембрионот е околу 0,6 милиметри. ( The Developing Human, Moore, 3-то издание, стр 66, од Histology, Leeson и Leeson.)*






Третата смисла на зборот `Алаках` е “грутче крв”.Ние ако го гледаме ембрионот ќе најдеме дека надворешниот изглед на ембрионот и неговите вреќички(крвни садови) за време на `Алаках` фаза е сличен по изглед на грутче крв.Ова е заради присуството на релативно голема количина на крв во телото на ембрионот за време на оваа фаза[4] (види слика 4). Исто така за време на оваа фаза, крвта во ембрионот не циркулира сѐ до крајот на третата недела .[5] Така,ембрионот во оваа фаза е како згрутчувана крв.

4.Human Development as Described in the Qur’an and Sunnah,Moore and others,p.37-38.
5.The Developing Human, Moore and Persaud, 5th ed., p.65.




***Слика 4:*** *Дијаграм на примитивниот кардиоваскуларен систем во ембрионот за време на `Алаках` фаза.Надворешниот изглед на ембрионот и неговите крвни садови е сличен на грутче крв,заради присуството на релативно голема количина на крв во ембрионот. (The Developing Human, Moore, 5-то издание, стр. 65.)*

Така што трите значења на зборот `Алаках` одговараат точно на описот на ембрионот во`Алаках` фаза.

Следната фаза спомената после тоа е `Мудгах` фаза.Арапскиот збор`Мудгах` значи “изџвакана супстанција”.[6]Ако некој би земал парче гума за џвакање и се џвака тоа со заби,а потоа го споредува со ембрионот во `Мудгах` фаза, ќе заклучи дека ембрионот во`Мудгах` фаза е слична по изглед на изџвакана супстанција. Ова е затоа што изгледот на `рбетната оска во задниот дел на ембрионот личи

6.The Developing Human, Moore and Persaud, 5th ed., p.8.

на трагите што остануваат од забите во изџвакана супстанција.” (види слика 5 и 6).

***Слика 5:*** *Фотографија на 28 дена стар ембрион во `Мудгах` фаза. Ембрионот во оваа фаза е сличен по изглед на изџвакана супстанција, бидејќи `рбетните сегменти на задниот дел на грбот на ембрионот си личат на заби означени во изџвакана супстанција. Актуелната големина на ембрионот е 4 мм. (The Developing Human, Moore and Persaud, 5-то издание,стр.82,од професорот Hideo Nishimura, Kyoto University, Кјото, Јапонија.)*





***Слика 6:*** *Кога се споредува изглед на ембрион во `Мудгах` фаза со парче од гума за џвакање што е изџвакана со заби,ќе најдете сличност меѓу двете.*

*А) Цртеж на ембрион во `Мудгах` фаза. Можете да видите тука `рбетните сегменти во задниот дел на ембрионот кои личат на трагите на заби од џвакање. (The Developing Human, Moore and Persaud, 5-то издание,стр.79.)*

*Б) Фотографија на парче изџвакана гума за џвакање.*



Како е можно Мухамед а.с. да го знае сето ова пред околу илјада и четиристотини години, а само неодамна научниците ги имаат откриено тие користени современи опреми и моќни микроскопи кои не постоеле во тоа време? Hamm и Leeuwenhoek беа првите научници кои ги набљудуваа човечките сперматозоидни клетки (spermatozoa) со користење на усовршен микроскоп во 1677 (повеќе од 1000 години после доаѓањето на Мухамед а.с.). Тие погрешно мислеа во тоа дека сперматозоидната клетка содржи едно човечко суштество во минијатура кој пораснува кога се депонира во женскиот генитален тракт.[7]

Професор Keith L. Moore е еден од најпознатите научници во светот во областа на анатомија и ембриологија и е автор на книгата со наслов `The Developing Human`, која е преведена на осум јазици. Оваа книга е научно препорачена работа и беше избрана од страна на посебна комисија во САД како најдобра книга напишана од еден човек. Д-р Keith L. Moore е почесен професор за анатомија и клеточна биологија на Универзитетот во Торонто, Канада. Таму, тој бил Продекан на Основните Науки на Медицинскиот факултет и за 8 години бил Шеф на Катедрата за Анатомија. Во 1984 година, тој доби најмаркантната награда која му се додели за во областа на анатомија во Канада, J.C.B. Големата вредна награда од Канадското здружение на Анатомичари. Тој раководил многу меѓународни здруженија, како на пример Канадо-Американското здружение на Анатомичари и Советот

7.The Developing Human, Moore and Persaud, 5-то издание,стр.9.

на Сојузот на биолошките науки.

Во 1981 година, за време на Седмата Медицинска конференција во Dammam, Саудиска Арабија, професор Мур рече: “Било големо задоволство за мене да придонесам за разјаснување на Кур`анските искази за човековиот развој. Тоа ми е јасно дека овие искази се дојдени до Мухамед а.с. од Господ, бидејќи речиси сите овие научни знаења не биле откриени многу векови подоцна. Ова докажува за мене дека Мухамед а.с. мора да е Пратеник на Господ.” [8]

Заради тоа,на професор Мур му беше побарано да одговори на следното прашање: “Дали ова значи дека верувате дека Кур`анот е збор од Господ?” Тој им одговори: “Јас не наоѓам некоја тешкотија за прифаќање ова.” [9]

Во текот на една конференција, професор Мур рече: “....Бидејќи фазите на човечкиот ембрион се комплексни,заради континуираниот процес на промени во текот на развојот, предложено е дека еден нов систем на класификација може да се развива со употреба на научните термини спомнати во Кур `анот и Суннах (она што Мухамед а.с. рекол,правил или пак одобрил да се прави тоа). Предложениот систем е едноставен, сеопфатен и е во согласност со денешните познавање

8.Изворот на овој коментар е во видеокасетата-`This is the Truth`. Посетете
www.islam-guide.com/truth за копија од оваа видеокасета или за да ги видите видео клиповите со коментарите на професор Keith Moore на интернет.
9.`This is the Truth`- видеокасета.

околу ембионот.Со интензивните студии на Кур`анот и Хадисот (сигурни пренесувања од другарите на пророкот Мухамед а.с. тоа што тој го рекол,правил или пак давал одобрение) во последните четири години,се откри еден систем за класификација на човечкиот ембрион,тоа е навистина неверојатно,бидејќи бил составен од седмиот век . Иако Аристотел, основачот на науката за ембриологија, според неговите студии сфати дека ембрионот на пилето развиено во фази во јајцето на кокошката во четвртиот век п.н.е., тој не даде никакви детали за овие фази.Колку што е познато од историјата на ембриологија, малку се знаело за фазите и класификацијата на човечкиот ембрион до дваесеттиот век. За оваа причина, описот на човечкиот ембрион во Кур`анот не може да се заснова на научните сознанија во седмиот век. Единствен разумен заклучок е: овие описи му се објавени на Мухамед а.с. од Господ. Тој не би можел да знае таквите детали бидејќи бил неписмен човек со апсолутно никаква научна обука. “ [10]

## Б) Кур`ан за планините

Книгата под наслов `Earth`-(Земја) е основен учебен прирачник во многу универзитети низ целиот свет. Еден од двајцата автори е почесениот професор Frank Press. Тој беше советник за наука на поранешниот американски претседател Џими Картер, како и за 12 години беше претседател на Националната академија на науките во Вашингтон. Во неговата книга вели

10. ` This is the Truth` -видеокасета.

дека планините имаат подземни корени.[11] Тие корени се длабоко вградени в земја, и заради тоа, планините имаат облик на колчиња или столбови поставени и зацврстени во земјата (види слики 7, 8, и 9 на следната страница).

За начинот како Кур`анот ги опишува планините. Господ вели во Кур`анот:

**``Нели Ние одредивме земјата да биде постела,а брдата столбови?``(Кур`ан78:6-7)**

Модерните научни истражувања околу земјата докажаа дека планините имаат длабоки корени под површината на земјата (види слика 9) и дека овие корени може да достигнуваат длабочини неколку пати повеќе од нивните височини над површината на земјата.[12] Така што најприфатлив и соодветен збор да се опишат планините врз основа на оваа информација е зборот ‘Peg’-(Колче), бидејќи соодветно поставеното колче е повеќе скриено под површината на земјата.

11. ` Earth` Press и Siever, стр.435. Истотака види `Earth Science` Tarbuck и Lutgens, стр.157.
12. The Geological Concept of Mountains in the Qur’an, El-Naggar, стр. 5.




***Слика 7:*** *Планините имаат длабоко корени под површината на земјата. (Earth, Press и Siever, стр. 413.)*




***Слика 8:*** *Шематски состав. Планините, како колчиња, имаат длабоки корени вградени во земјата. (Anatomy of the Earth, Cailleux, стр. 220.)*




***Слика 9:*** *Друга илустрација покажува како планини се како колчиња во форма, поради нивните длабоки корени. (Earth Science, Tarbuck и Lutgens,стр. 158.)*

Историјата на науката ни кажува дека теоријата за постоење на длабоки корени под планините била воведена во 1865 год,и била претставена само од страна на астрономот Ројал, Сер Џорџ Ејри.[13]

Планините, исто така, играат важна улога во стабилизирање на земната кора.[14] Тие го попречуваат и тресењето на земјата. Господ во Кур`анот вели:

**``И Он расфрла по земјата брда,таа за да не ве потресува,и реки и патишта за да се упатувате.``(Кур`ан, 16:15)**





Исто така, модерната теорија на тектонското ниво смета дека планините служат како стабилизатори за земјата. Ова познаење за улогата на планините како стабилизатори на Земјата почнал да се сфати во рамките на тектонското ниво само во крајот на 1960-та год. [15]

Дали би можел некој во времето на пророкот Мухамед а.с. да ги знаел вистинскиот облик на планините? Би можел некој да го замисли дека некоја цврста масивна планина, која го гледа пред него всушност да е издолжен длабоко во земјата и да има корен, како што научниците го потврдиле тоа?

13. Earth, Press и Siever, стр. 435.Истотака види The Geological Concept of Mountains in the Qur'an, стр. 5.
14. The Geological Concept of Mountains in the Qur'an, стр. 44-45.
15. The Geological Concept of Mountains in the Qur'an, стр. 5.

Модерната Геологија ја потврди таа вистина која беше спомнато во Кур`анските зборови.

## В) Кур`анот за потеклото на Универзумот

Модерната космологија теоретски и јасно ни покажува дека во едно време целиот универзум не било ништо друго,освен една густа магла од `чад` (т.е. темно многу густа и топол гасовитен состав). [16] Овој е еден од неприкосновните темелни принципи на стандардната модерна космологија. Научниците сега можат да набљудуваат нови ѕвезди формирајќи се од остатоците на тој `чад` (види слика 10,11).





***Слика 10:*** *Нова ѕвезда формирајќи се од гасовна магла и прав (небула), кој е еден од остатоците на "чадот", кое било почетокот на целиот универзум. (The Space Atlas, Heather and Henbest,стр.50)*

16. The First Three Minutes, a Modern View of the Origin of the Universe, Weinberg, стр. 94-105.



***Слика 11:** Маглината(небула) Лагуна е гасовна магла и прав околу 60 светлосни години во дијаметар. Тоа е возбуден од ултравиолетовото зрачење од врели ѕвезди кои неодамна се формирани внатре во нејзината рефус маса.(Horizons, Exploring the Universe, Seeds, plate 9, from Association of Universities for Research in Astronomy, Inc.)*

Сите светлечки ѕвезди кои ги гледаме во текот на ноќта биле исто како што било и целиот универзум, дел од тоа "чад" масата. Господ во Кур`анот вели:

**``Потоа се упати кон небесата а тие беа како магла,...``(Кур`ан, 41:11)**

Затоа што земјата и небесата покрај (сонцето, месечината, ѕвездите, планетите, галаксиите итн.) се формирани од истиот "чад",од тоа можеме да констатираме дека земјата и небото биле една поврзана целина. Потоа од овој хомогеничен 'чад' се формирани

и одвоени една од друга.Господ во Кур`анот вели:

> **``Не гледаат ли оние кои не веруваат дека и небесата и Земјата беа,навистина,една целина па Ние ја раздвоивме?...``(Кур`ан, 21:30)**

Д-р Alfred Kroner е еден од најпознатите светски геолози.Тој е професор по Геологија и преседател на Катедрата за Геологија на Институтот за геонауки, Johannes Gutenberg University, Mainz,Германија. Тој вели: "Размислувајќи од каде е дојден Мухамед . . . Мислам дека тоа е речиси невозможно тој да би знаел за такви нешта како што е потеклото на универзумот бидејќи научниците го открија овој факт само во текот на последните неколку години со многу комплицирани и напредни технолошки методи, ова е целото прашање. "[17] Истотака рекол: "Некој кој не знаел ништо околу нуклеарна физика пред 1.400 години, не мислам дека би бил во состојба да дознае од својот ум,како на пример,тоа дека Земјата и небесата имаат исто потекло."[18]

## Г) Кур`анот за мозокот

Во Кур`анот се нарекува казната за еден од најлошите идолопоклонци кој му забрани на Мухаммед а.с. да се клања во Ка`ба, а тоа гласи:

17. Изворот на овој коментар е во видеокасетата `This is the Truth`. Посети ја страницата www.islam-guide.com/truth за да добијеш копија од касетата и да ги гледаш видеоклиповите со коментари на Професор Alfred Kroner.
18. Видеокасетата `This is the Truth`.

**``Но,не! Ако не престане со тоа Ние,навистина,ќе го фатиме за чело(насијех),за челото лажно и грешно!``(Кур`ан, 96:15-16)**

Зошто Кур`анот го нарекува предниот дел на главата како лажно и грешно? Зошто во Кур`анот не се вели дека човекот лажеше и беше грешен? Која е врската меѓу предниот дел на главата и лажењето и гревота?



Ако погледнеме во черепот на предниот дел на главата-таканареченото наасијех (види слика 12), ќе видиме дека тука е префронталната област на големиот мозок. Да видиме што ни кажува физиологијата во врска со функцијата на овој дел на главата? Во книгата `Основите елементи на анатомија и физиологија` овој дел го опишува: "Мотивацијата и предвидливоста за планирање и за иницирање на секое движење кои се случуваат во предниот дел на фронталните лобуси, односно префронталната област. Ова е зона з асоцијација на мозочната кора ... "[19] Истотака, во книгата се наведува: "Во врска со неговата вмешаност во мотивацијата, префронталната област истотака се смета дека е функционалниот центар за агресија ...."[20]

Значи, оваа област на мозокот е одговорен за планирањето, мотивирањето и иницирање на

19. Essentials of Anatomy&Physiology, Seeley и другите, стр.211. Истотака види The Human Nervous System, Noback и другите, стр. 410-411.
20. Essentials of Anatomy&Physiology, Seeley и другите, стр.211.

добрите и грешните однесувања и за кажување на лаги и зборување на вистината. Така што следи тоа дека правилно е да се опише предниот дел на главата како лажна и грешна,кога некој лаже или извршува грев, како што Кур`анот вели:``... ќе го фатиме за чело(наасијех),за челото лажно и грешно!``






***Слика 12:*** *Функционални делови на левата хемисфера на мозочната кора. Префронталната област е лоциран во предниот дел од мозочната кора.(Essentials of Anatomy & Physiology,Seeley and others, стр.210)*

Научниците ги открија овие функции на префронталната област само во последните шеесетина години, според изјавите на професорот Keith L. Moore.[21]

---

21. Al-E'jaz al-Elmy fee al-Naseyah (The Scientific Miracles in the Front of the Head), Moore и другите, стр. 41.

## Д) Кур`анот за морињата и реките

Модерната наука има откриено дека во местото каде што се среќаваат двете различни морања постои бариера (препрека) помеѓу нив. Оваа бариера ги дели двете морања, така што секое море си има своја температура, соленост и густина. [22]

На пример, водата на Средоземното Море е потопла, посолена и помалку густа во споредба со водата на Атлантскиот Океан. Кога Средоземната морска вода влегува во Атлантикот преку прагот на Гибралтар, се движи неколку стотици километри во Атлантикот во длабочина од околу 1000 метри со исти карактеристики т.е. топлина,соленост и помалку густа.(види слика 13)




*Слика 13:* *Водата на Средоземното Море, како влегува во Атлантикот преку прагот на Гибралтар со својата топлина,соленост, и помалку густа , тоа заради бариерата која покажува дека се разликуваат меѓу себе. Температурите се во степени целзиусови (C °). (Marine Geology, Kuenen, стр.43, со еден краток додаток)*

22. Principles of Oceanography, Davis, стр.92-93.

ГЛАВА 1
НЕКОИ ДОКАЗИ ЗА ВИСТИНОСТА НА ИСЛАМОТ

Покрај тоа што постојат големи бранови, јаки струи, плимата и осеката во овие морињa, тие пак не се мешаат или пак да ја преминуваат оваа бариера.

Светиот Кур`ан спомнува дека постои бариера меѓу двете морињa,се допираат и не преминуваат еден во друг. Господ во Кур`анот вели:

**``Ги оддели две морињa кои се допираат: меѓу нив има Препрека,и не се мешаат. ``(Кур`ан, 55: 19-20)**

Но кога Кур`анот зборува за одвоењето на свежата (питка) и солената вода,тука се спомнува постоењето на "една забранета партиција (преграда)" со бариерата.Господ во Кур`анот вели:

**``И Он е Оној кој одвои едноодруго две морињa: едното питко и ладно,а другото солено и горчливо. И меѓу нив одреди меѓупростор и испречи препрека. ``(Кур`ан, 25:53)**

Некој може да прашува, зошто Кур `анот спомнува партиција, кога зборува за одвоењето на свежа (питка) и солена вода, но не го спомнува тоа кога зборува за одвоењето на двете морињa?

Модерната наука има откриено дека во речните устие (естуари), каде што се допираат свежата (питка) и солената вода, ситуацијата е малку поинаква од она што се наоѓа во места каде што се допираат двете морињa. Откриено е дека тоа што го одвојува питката

од солената вода во речните естуари е една зона која е составена од неколку одвојувачки прегради (слоеви) со густина која ја разликува секоја преграда од другата.[23] Овие прегради (слоеви) имаат различна соленост во однос на питката вода на реката и од солената вода на морето.[24] (види слика 14)




*Слика 14: Лонгитудиналната секција која покажува соленоста (деловите на илјада ‰) во речните естуари. Тука може да се види преградата (партиција) меѓу питната и солената вода.( Introductory Oceanography, Thurman, стр. 301, со еден краток додаток)*

Оваа информација е откриена неодамна, користејќи напредни и современи опреми за мерење на температурата, соленоста, густината, растворливоста на кислородот , итн. Човечкото око не може да ја види разликата помеѓу двете мориња кога тие се допираат, затоа што ни се чини нас дека двете мориња се како едно хомогено море. Исто така, човечкото око не може да ја види поделбата на водата во речните естуари во три вида: слатка (питка) вода, солена вода, и на преградата (зоната на одвојување).

23. Oceanography, Gross, стр. 242. Истотака види Introductory Oceanography, Thurman, стр. 300-301.
24. Oceanography, Gross, стр. 244, и Introductory Oceanography, Thurman, стр. 300-301.

## Ѓ) Кур`анот за длабоките морињa и внатрешните бранови

Господ во Кур`анот вели:

**``Или,пак, (состојбата на неверниците) како темнини во море кое го покриваат бранови еднинадруги,а над нив облаци: темнини еднинадруги натрупени така што,кога ќе се извади раката,ни прст не може да се види...``(Кур`ан, 24:40)**

Овој ајет ја спомнува темнината која се наоѓа во длабоките морињa и океани, каде што ако човек ја спружи раката, не ќе може да ја види. Темнината во длабоките морињa и океани се наоѓа на длабочина од околу 200 метри уште надолу. На оваа длабочина, речиси и нема светлина.(види слика 15)

Подолу на длабочина од 1000 метри не постои воопшто светлина. [25]



***Слика 15:*** *Меѓу 3 и 30 проценти од сончевата светлина се рефлектира во морската површина. Потоа речиси сите од седумте бои на светлинскиот спектар се апсорбираат една по друга во првите 200 метри, со исклучок на сината светлина.(Oceans, Elder and Pernetta, стр.27)*

25. Oceans, Elder and Pernetta, стр.27.

Човекот нема можност да нурка повеќе од четириесет метри без помош на подморници или специјална опрема за нуркање.Истотака човекот не може да преживее без помош на средства и опрема во длабокиот темен дел на океаните, како што е длабочината од 200 метри.

Научниците неодамна ја откриле оваа темнина со помош на специјална опрема и подморници кои им овозможија да нуркаат во океанските длабочини.

Ние истотака можеме да разбираме од следниве зборови во претходниот ајет, ``...во море кое го покриваат бранови еднинадруги,а над нив облаци...``, дека длабоките води на морињата и океаните се покриени со бранови ,над кои бранови постојат и други бранови. Јасно е дека вториот слој на бранови се површински бранови кои ги гледаме, бидејќи ајетот спомнува дека над вторите бранови се облаците. Но, што може да се каже во врска со првите бранови? Научниците неодамна откриле дека постојат внатрешни бранови кои “се појавуваат на површината помеѓу слоевите на водата со различни густини.”[26] (види слика 16).



26. Oceanography, Gross, стр.205.




***Слика 16:** Внатрешните бранови во интерфејс меѓу два слоја на водата со различна густина. Едниот е густ (долниот), а другиот е помалку густ (горниот). (Oceanography, Gross, стр.204)*

Внатрешните бранови ги покриваат длабоките води на морињата и океаните, бидејќи длабоките води имаат поголема густина отколку водите над нив. Внатрешните бранови делуваат како површинските бранови. Тие, исто така можат да пробијаат, исто како и површинските бранови. Внатрешните бранови не можат да се видат со човечкото око, но тие можат да се забележуваат преку изучување на температурата или соленоста на одредена локација.[27]

## Е) Кур`анот за облаците

Научниците ги проучувале видовите на облаци и сфатиле дека дождовите облаци се формирани и обликувани според определен систем и одредени чекори поврзани со одредени видови на ветар и облаци.

27. Oceanography, Gross, стр.205.

Еден вид од дождови облаци е кумулонимбус облакот (темен дождов облак од голема вертикална мера). Метеоролозите ги проучувале како се формирани овој вид на облаци и како тие произведуваат дожд, град и громови (молњи).

Тие откриле дека овој вид на облаци поминуваат преку следниве чекори за да се произведе дожд:

**1) Облаците се турнаат од страна на ветрот:** Кумулонимбус облаците почнуваат да се формираат кога ветрот ги турка некои мали парченца облаци (кумулус облаци) во една област каде што тие се спојуваат. (види слика 17 и 18)




***Слика 17:*** *Сателитска слика која ги прикажува облаците движејќи се кон конвергентните области B, C и D. Стрелките покажуваат насоките на ветрот.( The Use of Satellite Pictures in Weather Analysis and Forecasting, Anderson и други, стр.188)*



*Слика 18: Мали парчиња на облаци (кумулус облаци) движејќи се кон конвергентната зона во близина на хоризонтот, каде што може да се види еден голем кумулонимбус облак. (Clouds and Storms, Ludlam, plate 7.4.)*

**2) Здружување:** Потоа малите облаци се здружат заедно формирајќи еден поголем облак.[28] (види слика 18 и 19)




*Слика 19: (А) Изолирани мали парченца облаци (кумулус облаци). (Б) Кога мали облаци се здружат заедно, движењата се зголемуваат одоздола нагоре внатре во поголемиот облак, така што облакот се насобира. Капките на водата се означени со ·. (The Atmosphere, Anthes и други, стр.269)*

28. Види The Atmosphere, Anthes и други, стр.268,269, и Elements of Meteorology, Miller and Thompson, стр.141.

**3) Насобирање:** Кога малите облаци се здружат заедно, движењата одоздола нагоре се зголемуваат внатре во поголемиот облак. Овие движења одоздола нагоре се посилни близу до центарот на облакот отколку оние кои се во близина на рабовите.[29] Затоа и предизвикуваат телото на облакот да расте вертикално, така што облакот се насобира (види слика 19 (Б), 20 и 21). Овој вертикален пораст предизвикува телото на облакот да се прошири во поладните региони на атмосферата каде што капките на водата и градот се формулираат и почнуваат да растат сè поголеми и поголеми. Кога овие капки од вода, и град станат претешки и движењето одоздола нагоре не може да ги држи, тие почнуваат да паѓаат од облакот во вид на дожд, град, итн.[30]



*__Слика 20:__ Еден кумулонимбус облак. Откако облакот се насобира,од неа излегува дожд. (Weather and Climate, Bodin, стр.123)*

29. Овие движења одоздола нагоре се посилни во близина на центарот, затоа што се заштитени со надворешниот дел на облакот од ефектите за ладење.
30. Види The Atmosphere, Anthes и други, стр.269, и Elements of Meteorology, Miller and Thompson, стр.141-142.

Господ во Светиот Кур`ан вели:

**``Не гледаш ли дека Аллах,навистина,ги турка облаците? Потоа Он ги спојува и ги натрупува еднинадруги. И гледаш како од нив излегува дожд...``(Кур`ан, 24:43)**



Метеоролозите неодамна ги дознаа овие детали за формирањето на облаци, структурата и функцијата користејќи напредна и современа опреми како авиони, сателити, компјутери, балони, и ред други опреми, да изучат за ветровите и нивната насока, мерење на влажноста и нејзините варијации, како и за да се одреди нивото и варијациите на атмосферскиот притисок.[31]



***Слика 21:*** *Кумулонимбус облак.(A Colour Guide to Clouds, Scorer and Wexler,стр.23)*

31. Види Ee'jaz al-Qur'an al-Kareem fee Wasf Anwa' al-Riyah, al-Sohob, al-Matar, Makky и други, стр.55.

Во претходниот ајет, откако се спомнува облаци и дожд, зборува и за градот и громот (молњата):

**``...И како Он од облаците на небото,како брда големи,спушта град. Со него удира кого сака,а поштедува кого сака. Молњата Негова,ете,само што не ги ослепи очите!``(Кур`ан, 24:43)**

Метеоролозите откриле дека кумулонимбус облаците, од кои опсипува врнеж од град, достигнуваат висина од 4,7-5,7 милји (7,5-9 км) [32], како планини, како што Кур`анот вели:**``...И како Он од облаците на небото,како брда големи,спушта град...``**(види слика 21).

Овој ајет може да подигне две прашања. Зошто ајетот вели **"својата молња"** однесувајќи се на градот? Дали ова значи дека градот е главен фактор за предизвикување на молњата? Ајде да видиме што вели книгата `Meteorology Today` околу ова. Во таа книга се вели дека еден облак станува електризиран кога градот паѓа преку еден регион на облакот со суперладни капки и ледени кристали. Кога течните капки се судираат со едно зрно градушка, тие



32. Elements of Meteorology, Miller and Thompson, стр.141.

веднаш замрзнуваат и пуштат латентна количина на топлина. Ова ја задржува површината на едно зрно градушка потопло отколку што на околните ледени кристали. Кога едно зрно градушка доаѓа во контакт со леден кристал, еден значаен феномен се случува: електроните преминуваат од постудениот предмет кон потоплиот. Така што, едно зрно градушка станува негативно електризирано. Истиот ефект се случува кога суперладните капки доаѓаат во контакт со едно зрно градушка и мали ледени парчиња на позитивно електризирани. Овие лесни позитивно електризирани честички потоа се воздигнуваат во горниот дел на облакот од самото движење одоздола нагоре. Но градот, останат со негативен електричен товар, паѓа кон дното на облакот, така што долниот дел на облакот станува негативно електризирано. Овие негативни елекризации потоа се испуштаат како молња.[33] Ние можеме да констатираме од ова дека градот е главен фактор за предизвикување на молњата.

Оваа информација за молњата е откриена неодамна. До 1600 година, идеите на Аристотел за метеорологија беа доминантни. На пример, тој мислеше дека атмосферата содржи два вида на издишување(испарување): влажно и суво.Тој истотака мислеше дека грмежот е звукот на судирот на сувото испарување со соседните облаци,а молњата е палење и горење на сувото испарување со тенок и слаб пламен. [34]

33. Meteorology Today, Ahrens, стр.437.
34. The Works of Aristotle Translated into English: Meteorologica, vol. 3, Ross и други, стр.369a-369b.

Ова се некои од идеите за метеорологијата, кои беа доминантни во времето кога се објавеше Кур`анот, пред четиринаесет векови.

## Ж) Коментарите на некои научници околу научните чуда(му`џиза) во светиот Кур`ан:

Овие се некои коментари на научниците за научните чуда во Светиот Куран. Сите овие коментари се земени од видеокасетата под наслов `This is the Truth`.Во ова видеокасета, можете да ги видите и слушнете научниците додека тие ги даваат следниве коментари. (Ве молиме посетете ја веб страницата www.islam-guide.com/truth за примерок од оваа видеокасета, за да ја видите онлајн или да ги видите видео клиповите со коментари онлајн).

1) Д-р T.V.N. Persaud е професор по анатомија, професор по педијатрија и детско здравје и професор по акушерство, гинекологија, и репродуктивни науки при Универзитетот на Манитоба, Винипег, Манитоба, Канада. Таму, бил шеф во Катедрата на Анатомија веќе 16 години. Тој е добро познат во својата област. Тој е автор или уредник на 22 учебници и има издадено над 181 научни трудови. Во 1991 година тој добил најмаркантната награда која се подарува во областа на анатомијата во Канада, Големата награда `JCB` од страна на Канадската Асоцијација на Анатомисти. Кога бил запрашан за научните чуда во Кур`анот за кои истражувал долго време, тој изјавил следново: "Начинот на кој што ми беше опишано мене е дека

Мухамед бил многу обичен човек. Тој не можел да чита, ниту знаел [како] да пишува. Всушност, тој бил неписмен. А ние овде зборуваме за дванаесет [всушност четиринаесет] векови порано. Зборуваме за неписмен човек што дава длабоки изјави и искази,кои се неверојатно точни и прецизни од страна на научната природа. И јас лично не можам да верувам дека тоа е само една случајност. Има премногу точни нешта исто како и д-р Мур, немам тешкотии во мојот ум да се согласам со тоа дека ова е божествена инспирација или објава која го доведе до овие изјави.”

Професор Persaud ги спомнувал некои кур`ански ајети и изреки на пророкот Мухамед а.с. во некои од своите книги. Тој истотака ги презентирал овие ајети и изреки на пророкот Мухамед а.с. во неколку научни конференции.

2) Д-р Joe Leigh Simpson е шеф во Катедрата на гинекологија и акушерија, професор по гинекологија и акушерија, и професор по Молекуларна и хумана генетика при Медицинскиот колеџ Бејлор, Хјустон, Тексас, САД. Претходно, тој бил професор по Гинекологија-Акушерија и шеф во Катедрата на Гинекологија-Акушерија при Универзитетот во Тенеси, Мемфис, Тенеси, САД. Тој исто така бил претседател на здружението “The American Fertility Society”.Тој има добиено многу награди, вклучувајќи ја и наградата јавно признание од страна на Здружението на професорите по гинекологија и акушерија во 1992 година. Професор Simpson ги изучувал следните две

изреки на пророкот Мухамед а.с.:

**“Во секој од вас, сите компоненти на вашето творештво се собираат заедно во утробата на вашата мајка за четириесет дена ... “[35]**

**“Кога четириесет и две ноќи му поминува на ембрионот, Бог му испраќа еден ангел, кој го обликува и му создава слух, вид, кожа, месо и коски ....”[36]**

Ги изучувал овие две изреки на пророкот Мухамед а.с. интензивно, забележувајќи дека првите четириесет дена претставуваат сосема посебна и важна фаза на ембрион-генезата. Тој бил особено воодушевен од неверојатната прецизност и точност на оние изреки на пророкот Мухамед а.с.. Потоа, во текот на една конференција, тој го даде следното мислење:

``Значи дека двете хадиси (изреки на пророкот Мухамед), кои се забележани ни обезбедуваат нас специфични одредени времиња за развој на главната ембрионолошки пред четириесет дена. Повторно, поентата е постигната,и мислам исто како претходните говорници утринава: овие хадиси не можело да бидат разгласени врз основа на научните сознанија кои биле достапни во тоа време . . . И мислам, дека не само што не постои конфликт меѓу генетиката и религија [37], но, всушност, религија може да ја води науката со помош

35. Пренесува Бухари (бр.3208) и Муслим (бр.2643).
36. Пренесува Муслим (бр. 2645).
37. Треба да се истакнува дека се зборува за Исламот а не и за другите вери.

на Божјата објава. Постојат изјави во Кур`анот,чије вистинитост се прикажало векови подоцна, а со тоа следи дека знаењата во Кур `анот биле добиени од страна на Бога. ``

3) Д-р E. Marshall Johnson е почесен професор по Анатомија и Развојна Биологија при Универзитетот Томас Џеферсон, Филаделфија, Пенсилванија, САД. Таму, веќе 22 години тој бил професор по анатомија, шеф на Катедрата за Анатомија, и директор на Институтот Daniel Baugh. Тој истотака бил претседател на друштвото Teratology Society. Тој е автор на повеќе од 200 изданија. Во 1981 година, за време на седмата Медицинска конференција во Дамам, Саудиска Арабија, проф Џонсон изјави во презентацијата на неговиот истражувачки труд:



“Резиме: Кур`анот го опишува не само развојот на надворешната форма, туку, истотака истакнува и внатрешните фази (фазите внатре во ембрионот), за неговото создавање и развој, потенцирајќи и главните нешта кои се признати од страна на современата наука.”

Исто така, тој рекол: “Како научник, јас само можам да се справам со нешта кои јас конкретно можам да ги видам. Можам да ја разберам Ембриологијата и Развојната Биологија. Можам да ги разберам зборовите, кои се преведени од Кур`анот. Како што дадов пример предходно, ако јас би можел да се преместувам во тоа време (во Арабија,во времето на

пророкот Мухамед а.с.), знаејќи тоа што знам денес и ми се бара да ги опишувам нештата, не би можел да ги опишувам нештата со таква точност со кои се опишани. Не гледам некој доказ за да го отфрлиме концептот дека оваа личност, Мухамед, би можел да донесе оваа информација од некое место. Така што не гледам тука некоја контрадикција со концептот кој гласи дека божествена интервенција била вмешана, а со тоа бил во можност да пишува такви нешта.” [38]

4) Д-р William W. Hay е добро познат како експерт за поморските науки. Тој е професор по Геолошките науки при Универзитетот на Колорадо, Болдер, Колорадо, САД. Тој бил поранешен декан на Факултетот `Rosenstiel School of Marine and Atmospheric Science` при Универзитетот на Мајами, Мајами, Флорида, САД. После една дискусија со професор Hay во врска со тоа што спомнува Кур `анот за неодамна откриените факти за морињата, тој рекол:

“Сметам дека е многу интересно тоа што овој вид на информација е во древните текстови на Светиот Кур`ан, и немам поим од каде тие дошле, но мислам дека е многу интересно што тие се во Кур`анот и дека оваа работа се одвива за да се открие значењето на некои од текстовите.” И кога тој бил запрашан за изворот на Кур`анот, тој одговорил:

“Па, ќе помислев дека тоа мора да биде од

38. Пророкот Мухамед бил неписмен. Тој не можел да чита ниту пишува, но тој им го диктираше Кур`анот на своите другари (Сахаби) и им наредил на некои од нив да го запишува.

божествената објава.”

5) Д-р Gerald C. Goeringer е директор на курсот и вонреден професор по Медицинска Ембриологија на Катедрата за Клеточна Биологија, Медицинското Училиште, Универзитетот Џорџтаун, Вашингтон, САД. Во текот на осмата Медицинска Конференција во главниот град Ријад, Саудиска Арабија, проф Goeringer во презентацијата на неговиот истражувачки труд изјави следново:



“Во еден релативен мал број Кур`ански ајети содржи сеопфатлив опис на човековиот развој од моментот на излегување во светлината на гаметите, па се до почетокот на развојот на органите т.е. преку органогенезата. Нема такво посебно и целосно опишување на човековиот развој, со таква класификација, терминологија, и опис, која не постоело претходно. Во повеќето, ако не и сите насоки, овој опис е даден многу векови порано отколку податоците на научната литература за различните фази на човечкиот ембрионски и фетални развој.”

6)Д-р Yoshihide Kozai е почесен професор при Универзитетот на Токио, Хонго, Токио, Јапонија. Понапред бил и директор на Националната Астрономска Опсерваторија, Митака, Токио, Јапонија. Тој рекол:

“Јас сум многу импресиониран со откриењето на вистинските астрономски факти во Кур`анот, а пак ние современите астрономи сме изучувале

само некои мали делови од универзумот. Ние сме ги концентрирале нашите напори за разбирање на еден сосема незначителен мал дел, бидејќи со користење на телескопи, можеме да видиме само некои делови на небото без да размислуваме околу сета вселена. Значи, преку читање на Кур`анот и преку одговарање на прашањата, мислам дека во иднина можам да го најдам мојот начин за истражување на вселената.”



7) Професор Tejatat Tejasen е шеф на Катедрата за Анатомија при Универзитетот на Chiang Mai, Chiang Mai, Тајланд. Претходно, тој бил декан на Медицинскиот факултет на истиот универзитет. Во текот на осмата Медицинска Конференција во главниот град Ријад, Саудиска Арабија, Професор Tejasen станал и рекол:

“Во последните три години, јас сум заинтересиран во Кур`анот . . . . Од моето проучување и она што јас научив од оваа конференција, верувам дека сето она што е запишано во Кур `анот пред 1.400 години мора да биде вистина, затоа што може да се докаже со научни средства. Бидејќи пророкот Мухамед не можел да чита ниту да пишува, Мухамед морал да биде гласник кој ја пренел оваа вистина, која била објавена на него како просветителство од страна на оној кој е прифатен како Творец. Овој Творец мора да биде Бог. Затоа, мислам дека ова е време да се каже Ла илахе илла Аллах, не постои друг Бог да му се

поклонуваме освен Аллах (Бог), Мухаммедур ресулу Аллах, Мухамед е Гласник (пророк) на Аллах (Бог). И на крај, морам да ви честитам за одличното и многу успешното организирање на оваа конференција. . . . Имам добиено знаење не само од научната и верската гледна точка, но исто така и големата шанса за средба со многу познати научници и запознавајќи се со многу нови пријатели меѓу учесниците. Највредното нешто од сето она што го добив со доаѓањето во ова место е: `Ла илахе илла Аллах, Мухаммедур ресулу Аллах`, и дека веќе станав муслиман.”

После сите овие примери што ги видовме за научните чуда во Светиот Кур`ан и сите овие коментари од научниците, нека се запрашаме себеси со овие прашања:

- Дали може да биде случајно што сите овие неодамна откриени научни информации од различни полиња се спомнувани во Кур`анот, кој бил објавен пред четиринаесет века?

- Дали е можно овој Кур`ан да го има автор Мухамед или некој друг човек?

Единствениот можен одговор е дека овој Кур`ан мора да биде буквално зборот на Бога, објавена од Него.

(За повеќе информации, онлајн статии, книги, или видеоленти за научните чуда во Светиот

Кур`ан, посетете www.islam guide.com /science или контактирајте некоја од организациите наведени на страниците 69-70).

## 2) Големиот предизвик за да се состави барем едно поглавје како поглавјата на Светиот Кур`ан

Господ вели во Кур`анот:

**``Ако сте при сомнение во она што е објавено до робот Наш,тогаш, донесете едно суре што ќе биде слично на нему објавените,и повикајте ги за сведоци оние на кои, освен Аллах, се повикувате доколку вистина зборувате. Па, ако тоа не го направите,а нема да го направите,тогаш, навистина,чувајте се од огнот кој за неверниците е подготвен,чиешто гориво се луѓето и камењата! И зарадувај ги оние кои веруваат и кои добри дела работат: за нив има бавчи низ кои реки течат,....``(Кур`ан 2:23-25)**

Уште откога Кур`анот бил објавен, пред четиринаесет века, никој не бил во состојба да донесува едно поглавје (суре) барем да е близу до поглавјата на Кур`анот во убавина, елоквентност, слава, мудро законодавство, вистински информации, точно пророштво, како и други совршени атрибути. Исто така, имајте во предвид дека најмалото поглавје (суре) во Кур`анот (Сура бр. 108) се состои од само

десет зборови, но никој никогаш не бил во можност да се соочи со овој предизвик,ни тогаш ни денес.[39]


سُورَةُ الكَوْثَرِ

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

إِنَّا أَعْطَيْنَاكَ الْكَوْثَرَ ١ فَصَلِّ لِرَبِّكَ وَانْحَرْ ٢

إِنَّ شَانِئَكَ هُوَ الْأَبْتَرُ ٣

*Најмалото поглавје (суре) во Светиот Кур`ан (Сура бр. 108) се состои од само десет зборови, сеуште никој никогаш не бил во можност да се соочи со предизвикот да донесува едно поглавје (суре) како поглавјата на Светиот Кур`ан.*



Некои од неверниците Арапи, непријателите на Мухамед а.с. се обиделе да се соочат со овој предизвик за да докажаат дека Мухамед а.с. не е вистински пророк, но не успеа во тој обид. [40]

Овој неуспех дојде и покрај фактот дека Кур`анот бил објавен во нивниот мајчин јазик и дијалект и дека Арапите во времето на Мухамед а.с. биле многу елоквентни луѓе кои биле родени за составење на преубави поезии, кои се уште се прочитани и ценети до ден денес.

39. Види Al-Borhan fee Oloom Al-Qur'an, Al-Zarkashy, вол. 2,стр. 224.
40. Види Al-Borhan fee Oloom Al-Qur'an, Al-Zarkashy, вол. 2,стр. 226.

## 3) Библиските пророштва за доаѓањето на Мухамед а.с. ,пророкот на Исламот




Библиските пророштва за доаѓањето на пророкот Мухамед се доказ за вистината на Исламот за луѓето кои веруваат во Библијата.

Во Второзаконие 18, Мојсеј истакнал дека Бог му рекол: **“Господ ми рече на тоа: ‘Право рекоа. Ќе им издигнам Пророк од среде нивните браќа, каков што си ти. Ќе ги положам своите зборови во неговата уста, за да им каже сѐ што ќе му заповедам. А ако некој не ги послуша Моите зборови што ќе ги зборува Пророкот во Мое име, тој ќе одговара пред Мене.” (Второзаконие 18:18-19).**[41]

Од овие стихови може да констатираме дека пророкот во ова пророштво мора да ги има следниве три карактеристики:

1) Ќе биде како Мојсеј.

2) Тој ќе дојде од браќата на Израелитите, односно од Исмаелитите.

3) Бог ќе ги стави Своите зборови во устата на овој пророк и тој ќе прогласи и сведочи она што Бог му заповеда.

---

41. МК Библија 1999

Ајде да ги образложиме овие три карактеристики малку по опширно.

## 1) Пророк кој личи на Мојсеј

Постојат ретко каде што двајца пророци биле толку многу слични како што се Мојсеј и Мухамед. На двајцата им било дадено сеопфатен закон и систем на животот. Двајцата се соочувале со нивните непријатели и биле победници во чудесни начини. Беа прифатени како пророци и државници.
Двајцата мигрирале затоа што биле следени со заговори за да ги убијат. Аналогиите помеѓу Мојсеј и Мухамед се предвидуваат не само во сличностите кои ги спомнавме погоре, туку има и други клучни сличности, како што се: природното раѓање, семејниот живот, и природната смрт на Мојсеј и Мухамед но не е истото со Исус. Покрај тоа, Исус се смета од страна на неговите следбеници како Божји Син, а не исклучиво како пророк на Бога, како што биле Мојсеј и Мухамед и како што муслиманите го сметаат Исуса. Значи, ова пророштво се однесува на Мухамед, а не на Исус, бидејќи Мухамед повеќе личи на Мојсеј од Исуса.

Исто така, може да се забележува од Евангелието според Јован дека Евреите го чекале исполнувањето на трите различни пророштва: 1) Доаѓањето на Христос, 2) Доаѓањето на Илија, 3) Доаѓањето на Пророкот. Очигледно, овие се трите прашања кои му биле поставени на Јован Крстителот: “ А ова е Јовановото сведоштво, кога Јудејците од Ерусалим му испратија

свештеници и левити, за да го прашаат: „Кој си ти?” И призна да сведочи: „Јас не сум Христос.” И го прашаа: „Тогаш што! Илија ли си?” „Не сум,” одговори. „Да не си пророк?” „Не,” одговори. “(Евангелие според Јован 1:19-21). Ако погледнеме во Библијата, ќе најдеме во маргините поставени забелешки, каде што зборот “Пророкот” се појавува во Јован 1:21, а и истиот збор се однесува на истото пророштво во Второзаконие 18:15 и 18:18.[42] Ние заклучиме од ова дека Исус Христос не е пророкот кој се споменува во Второзаконие 18:18.

## 2) Од браќата на Израелитите

Аврам имал два сина, Исмаила и Исака (Битие 21). Исмаил стана прадедо на арапскиот народ, а Исак стана прадедо на еврејскиот народ. Пророкот за кој се зборува не било да дојде од редовите на самите Евреи, но од нивните браќа, односно Исмаелитите. Мухамед а.с., потомок на Исмаил, е навистина овој пророк.

Исто така, Исаија 42:1-13 зборува за слугата на Бога, Неговиот “избран” и “гласник”, кој ќе донесеше закон. “Не постанува и не се истоштува, додека не воспостави правда на земјата. Островите копнеат по Неговата наука. “(Исаија 42:4). Стихот 11, го поврзува очекуваниот пророк со потомците на Кидар. Кој е Кидар? Според Битие 25:13, Кидар е вториот син на Исмаил, односно предокот на пророкот Мухамед а.с.

42. Види маргиналните белешки во The NIV Study Bible, New International Version во стихот 1:21, стр. 1594.

### 3) Бог ќе ги стави Неговите зборови во устата на овој Пророк

Божјата Реч (Светиот Кур`ан) навистина е ставен во устата на пророкот Мухамед а.с. Господ го испрати ангелот (мелекот) Џибрил за да го научи Мухамед а.с. точните и веродостојните зборови од страна на Бога (Кур`анот) и го упати него за да им објави на луѓето тие зборови така како што ги слушаше од мелекот Џибрил. Така што овие зборови не се од него туку од Бога. Тие не му доаѓа по свој памет,но беа ставено во неговата уста од страна на мелекот Џебраил. Во текот на животот на Мухаммед а.с. и под неговото надгледување, овие зборови се научија напамет и се запишаа од страна на своите другари.

Можеме да забележиме што рекол Господ по пророштвото во Второзаконие 18:19.Тука се вели: “А ако некој не ги послуша Моите зборови што ќе ги зборува Пророкот во Мое име, тој ќе одговара пред Мене.”(Второзаконие 18:19)

Ова значи дека секој кој што верува во Библијата треба да верува во што кажува овој пророк,а овој пророк е Мухамед а.с.

(Ве молиме посетете ја веб страницата www.islam-guide.com/mib за повеќе информации за Мухамед а.с. во Библијата.)

## 4) Кур`анските ајети кои опишуваат настани за иднината

Еден пример на настаните кои биле споманти во Кур`анот пред да се случи тоа, е победата на римјаните кон персиците во текот на неколку години откако римјаните изгубија во борба со нив. Аллах вели во Кур`анот:

**`` Византиците се победени, во земјата соседна: по поразот нивни ќе победат, за неколку години. Наредбата е – Аллахова и пред и по. На Денот тој ќе и се радуваат верниците.``(Кур`ан 30:2-4)**

Ајде да видиме што вели историјата за овие борби. Книгата "Историјата на Византиската држава" покажува дека римјанската војска беа тешко поразени на местото Антиок во 613 и како резултат персиците брзо напредуваа во сите фронтови.[43] Во тоа време беше тешко да се мисли дека римјаните ќе победаат кон персиците,но Кур`анот извести дека тоа ќе се случи во текот на неколку години (3-9 год.). Во 622, девет години по поразот на римјаните,двете страни,римјаните и персиците, се сретнаа еден против друг во Арменската земја, каде што римјаните ја остварија нивната одлучна победа за прв пат откако беа поразени во 613.[44] Пророштвото се исполни баш

43. History of the Byzantine State, Ostrogorsky, стр. 95.
44. History of the Byzantine State, Ostrogorsky, стр. 100-101, и History of Persia, Sykes, вол. 1,стр. 483-484. Истотака види The New Encyclopaedia Britannica, Micropaedia, вол. 4,стр. 1036.

така како што рече Господ во Светиот Кур`ан.

Има многу други Кур`ански ајети исто и поговорки на пророкот Мухамед а.с. кои зборуваат за нешта кои ќе се случуваат во иднината, кои навистина покасно се случија.



## 5) Чудата (му`џиза) кои беа сроведени од страна на пророкот Мухамед а.с.

Со Божјата волја и дозвола,пророкот Мухамед а.с. извршил многу чуда т.е му`џиза, за кои сведочат многу луѓе очевидци како на пр.:

- Расцепувањето на месечината на два еднакви дела, беше една од му`џизата на Мухамед а.с.,за кое идолопоклонците на Мекка побараа од него да им покаже некое чудо. [45]

- Една друга му`џиза е потокот на водата од прстите на Мухамед а.с. Тоа се случи кога своите другари беа жедни и имаа само малку вода во еден сад. Тие отидоа кај него и го известија дека немаат вода, ни за капење ни за пиење, освен тоа малку вода што беше останало. Мухамед а.с. го зеде садот и ја стави раката над него. Одеднаш од своите прсти потече вода. Така што сите од таа вода се напија и зедоа абдест (чистење за пред

45. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #3637, и во Saheeh Muslim, #2802.

намаз).Нивниот број беше 1500 луѓе. [46]

Има многу и многу други му`џиза кои ги споведил пророкот Мухамед а.с. а ние не ги спомнуваме, затоа што за да ги спомнеме и другите ќе ни требаше десеттина листови.

## 6) Скромниот живот на Мухамед а.с.

Ако ние го споредиме животот на Мухамед а.с. пред својата мисија како пророк, со животот по почнувањето на својата мисија, доаѓаме во заклучок дека невозможно е да мислиш дека Мухамед а.с. беше еден лажен пророк, чија цел му била да придобива богатство,авторитет и власт.

Пред мисијата, Мухамед а.с. немал финанциарни проблеми. Како успешен и познат трговец тој примил доволна придобивка. По прогласувањето на пропоштвото,неговата економска состојба многу му се слоши. За да ја објасниме оваа состојба ќе ги спомнеме некои хадиси:

• Ајша, сопругата на пророкот Мухамед а.с.,обратувајќи се на својот внук,му рече: “О внуче мое! Имаше случаеви поминуваа два месеци а да не се запали оган во куќата на пророкот.” Својот внук ја праша: “Па од што тогаш живеевте?” “Со урми од Арабија и вода. Исто така пророкот Мухамед а.с. имаше соседи во Медина, кои имаа камили,ги молзеа

46. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #3576, и во Saheeh Muslim, #1856.

и му пратеа од тоа млеко.” [47]

• Сехл ибн Са`ди, еден од другарите на Мухамед а.с. рекол: “Испратениот од Господ т.е пророкот Мухамед а.с. не видел со свои очи леб направен со бело и чисто брашно, од тоа време кога беше испратен како пророк од страна на Аллах па се до својата смрт.” [48]

• Ајша, сопругата на Мухамед а.с., рекла: “Душекот на кој спиел пророкот, бил направен од кожа полнета со лисја од арапско дрво на урма”. [49]

• Амр Ибн Харис,еден од другарите на Мухамед а.с.,рекол дека кога умре пророкот,немал оставено ништо освен една бела мазга,оружје, и едно парче земја, за која им порача да ја даваат садака (за добротворни цели) на сиромасите. [50]

Мухамед а.с. живеел овој тежок живот до неговата смрт иако Трезорот на муслиманските бил на негово располагање, поголемиот дел од Арабискиот Полуостров бил муслиманско пред да умре, и муслиманите беа победници по осумнаесет години на неговата мисија.

---

47. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #2567, и во Saheeh Muslim, #2972.
48. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #5413, и во Al-Tirmizi, #2364.
49. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6456, и во Saheeh Muslim, #2082.
50. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #2739, и во Mosnad Ahmad, #17990.

Дали е возможно Мухамед а.с. да тврди пророштво со цел да постигне власт, позиција, величина и моќ? Желбата за да се поседува власт и позиција вообичаено е придружена со добра храна, луксозна облека, монументални палати, слуги, телохранители и висок авторитет. Дали некој од овие показатели се однесуваат на Мухамед а.с.? Неколку историски настани од неговиот живот можат да ни помогнат да одговориме на ова прашање.

И покрај неговите одговорности како пророк, учител, државник и судија, Мухамед а.с. бил навикнат и да помага за работа,како на пример ги молзел своите кози[51] ,ги поправил своите облеки,ги поправил чевлите[52] , им помогнел на своите жени за домашните работи [53], ги посетил сиромашните луѓе кога тие биле болни[54] и др. Тој, исто така им помогнал на неговите придружници во копањето на еден ров,за обколување на Медина за времето на една битка која била именувана како Битката на Хендекот (ровот)[55] . Неговиот живот бил неверојатно модел на простодушност и скромност.

Следбениците на Мухамед а.с. го сакаа, го почитуваа, и неверојатно му веруваа за сешто. Сепак,

51. Се пренесува во Mosnad Ahmad, #25662
52. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #676, и во Mosnad Ahmad, #25517.
53. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #676, и во Mosnad Ahmad, #23706.
54. Се пренесува во Mowatta' Malek, #531.
55. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #3034, во Saheeh Muslim, #1803 и во Mosnad Ahmad, #18017.

тој продолжи да истакнува дека обожувањето треба да биде насочено кон Бога и не нему лично. Енес, еден од придружниците на Мухамед а.с., рекол дека нема човек кого го сакале повеќе отколку Мухамед, но покрај тоа кога доаѓал до нив, тие не станувале за него, бидејќи тој го мразел да стануваат за него [56], како што правеле другите со нивните големи луѓе.

Долго време пред да постоеле некои изгледи за успех на Исламот и во почетокот на долга и болна ера на тортура, страдање, и прогон на Мухамед а.с. и неговите следбеници, тој доби интересна понуда. Еден претставник на паганските лидери, Отба, дојде до него, велејќи: "... Ако сакаш пари, ќе собереме доволно пари за вас, така што ќе бидеш еден од најбогатите помеѓу нас. Ако сакаш лидерство, ние ќе те земаме како нашиот лидер и никогаш не ќе одлучуваме за некое прашање или проблем без вашето одобрување. Ако сакате Кралство, ќе ти ставаме круна и ќе бидеш цар над нас ... " Само една концесија од сите нив се бараше од Мухамед а.с., во замена за да се откаже со повикувањето на луѓето во Ислам, и обожавањето еден и единствен Бог без никаков партнер. Зарем оваа понуда не би било привлечно за еден кој има за цел да постигне корист и задоволство во животот? Дали Мухамед се колебал кога му било понудено? Дали тој го одби тоа како договорна стратегија и да ја искористи приликата, оставајќи ја вратата отворена за подобра понуда? Неговиот одговор беше следниов: {Во името на Бога, Милостивиот, Сомилостен} и ги рецитирал

56. Се пренесува во Mosnad Ahmad, #12117, и во Al-Tirmizi, #2754.

на Отба Кур`анските ајети 41:1-38.[57] Следат некои од овие ајети:

> **``Објава од Милостивиот Сомилосен! Книга со потенко објаснети ајети – Кур`ан на арапски – за луѓето кои знаат! Како радосник и опоменувач. Па,мнозинството од нив се рамнодушни кон него и оние никако не слушаат.`` (Кур`ан 41:2-4)**

Во една друга прилика и како одговор на молбата на чичко му да престане да повикува луѓето во Ислам, одговорот на Мухамед а.с. било решително и искрено: **{Се колнам во името на Бога, о чичко, дека ако тие ми го ставаат сонцето во мојата десна рака и Месечината во мојата лева рака во замена за да се откажувам од ова прашање (повикување луѓето во Ислам), никогаш нема да се повлекувам се додека Бог го остварува да триумфира ова вера или јас да погинам бранејќи ја неа.}** [58]

Мухамед а.с. и неколку негови следбеници не само што страдале од прогонот веќе тринаесет години, но тоа доведе дури и до тоа што неверниците се обиделе да го убијат Мухамед а.с. неколку пати. Во една прилика се обидоа да го убијат со ставење голем и тежок камен на главата, кој едвај може да се подигне.[59] Друг пат тие се обиделе да го убијат со ставање отров на неговата храна. [60] Како може да се оправда таков

57. Al-Serah Al-Nabaweyyah, Ibn Hesham, вол. 1,стр. 293-294.
58. Al-Serah Al-Nabaweyyah, Ibn Hesham, вол. 1,стр. 265-266.
59. Al-Serah Al-Nabaweyyah, Ibn Hesham, вол. 1,стр. 298-299.
60. Се пренесува во Al-Daremey, #68, и Abu-Dawood, #4510.

живот на страдање и жртвување, дури откако тој бил триумфален против неговите непријатели? Што може да ја објасни неговата скромност и благородност што тој го покажа во најславните моменти кога тој инсистираше на тоа дека успехот е како резултат на помошта на Бог, а не заради својата генијалност? Дали овие карактеристики се на егоцентричен човек или пак жеден за власт?



## 7) Неверојатното феноменално ширење на Исламот

На крајот од ова поглавје, значајно е да се истакне една важна индикација за вистиноста на Исламот. Добро е познато дека во САД и во целиот свет, Исламот е верата која е со најбрз пораст на следбеници. Следаат некои забелешки за овој феномен:

• "Исламот е вера со најбрз пораст во Америка, еден водич и столб на стабилноста за многу наши луѓе ... " (Hillary Rodham Clinton, Los Angeles Times). [61]

• "Муслиманите се групата со најбрз пораст на светот ..." (The Population Reference Bureau, USA Today). [62]

• ".... Исламот е вера со најбрз пораст во

61. Larry B. Stammer, Times Religion Writer, "First Lady Breaks Ground With Muslims," Los Angeles Times, Home Edition, Metro Section, Part B, May 31, 1996, стр. 3.
62. Timothy Kenny, "Elsewhere in the World," USA Today, Final Edition, News Section, February 17, 1989, стр. 4A.

земјата. “ (Geraldine Baum; Newsday Religion Writer, Newsday). [63]

• “Исламот, верата со најбрз пораст во САД ...” (Ari L. Goldman, New York Times). [64]

Овој феномен индицира дека Исламот навистина е вера од Бога. Неприфатливо е да се мисли дека толку многу Американци и луѓе од различни земји го примиле Исламот, без некое внимателно истражување и длабоко размислување пред да заклучаат дека Исламот е вистинска вера. Овие конвертирани доаѓаат од различни земји, класи, раси, и сфери на животот. Меѓу нив има и научници, професори, филозофи, новинари, политичари, актери, и спортисти. Точките кои се спомнати во ова поглавје претставуваат само некои од доказите кои го поддржуваат верувањето дека Кур`анот е буквално Божја Збор, Мухамед а.с. е навистина еден пророк пратен од страна на Бога и дека Исламот е навистина Божја Вера.

---

63. Geraldine Baum, “For Love of Allah,” Newsday, Nassau and Suffolk Edition, Part II, March 7, 1989, стр. 4.
64. Ari L. Goldman, “Mainstream Islam Rapidly Embraced By Black Americans,” New York Times, Late City Final Edition, February 21, 1989, стр. 1.

# ГЛАВА 2

# НЕКОИ ПРИДОБИВКИ НА ИСЛАМОТ

Исламот обезбедува многу поволности за човекот и општеството. Ова поглавје ги споменува некои од поволностите кои ги добива човекот преку Исламот.

## 1) Вратата за влез во Рајот

• Господ во Кур`анот вели:

**``И зарадувај ги оние кои веруваат и кои добри дела работаат: за нив има бавчи низ кои реки течат,навистина!...`` (Кур`ан 2:25)**

Во друго место вели:

**``Предходете еднинадруги во барање прошка од Господарот ваш, и во барање на Џеннетот кој се простира колку што се простираат небесата и Земјата. Подготвен е за оние кои веруваат во Аллах и во пејгамберот Негов...`` (Кур`ан 57:21).**

Пророкот Мухамед а.с. ни кажал дека човекот кој е во најнискиот ранг меѓу жителите на Џеннетот (Рајот) ќе има десет пати повеќе место отколку што има на целиот овој свет,[65] и тој или таа ќе имаат

65. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6571, во Saheeh Muslim, #186.

она што тој или таа сака и десет пати слично на тоа што посакале.[66] Исто така, пророкот Мухамед а.с. рекол: **{Една дланка место во Џеннет (Рај) ќе биде подобро отколку целиот свет и се што е во него.}**[67] Тој исто така рекол: **{Во Рајот има нешта кои ниту окото ги има видено, ниту увото ги има слушнато, и ниту човечкиот ум ги има замислено.}**[68] Тој исто така рекол: **{Најмизерниот човек во светот од оние кои се одредени за во Рајот ќе биде влезен еднаш во Рајот. Потоа тој ќе се праша: "Сине на Адам, дали некогаш сте се соочи со некаква мизерија? Дали некогаш сте доживееле било каква тешкотија? "Па тој ќе каже:" Не, жими Бога, мој Господар! Јас никогаш не сум се соочувал со мизерија, и јас никогаш не сум почувствувал некаква тешкотија. "}**[69]

Ако влезеш во Рајот, ќе живееш многу среќен живот без боледување, болка, тага, или смрт, Бог ќе биде задоволен со тебе, и ќе живееш таму засекогаш. Господ во Кур`анот вели:

> **``На оние кои веруваа и кои работеа добри дела Ние ќе ги воведеме во бавчите џеннетски низ кои реки течат; во нив**

66. Се пренесува во Saheeh Muslim, #188, and Mosnad Ahmad, #10832.
67. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6568, и во Mosnad Ahmad, #13368.
68. Се пренесува во Saheeh Muslim, #2825, and Mosnad Ahmad, #8609.
69. Се пренесува во Saheeh Muslim, #2807, and Mosnad Ahmad, #12699.

**за навек ќе останат,...`` (Кур`ан 4:57).**

(Ве молиме посетете ја страницата www.islam-guide.com/hereafter за повеќе информации околу Рајот или Животот после смрт.)

## 2) Спас од Пеколскиот оган

Господ во Кур`анот вели:

**``Неверниците кои ќе умрат,секако, како неверници како откуп ни сето злато со кое е исполнета земјата не ќе им биде примено; тие ќе имаат казна болна и тие ќе немаат поддржници!`` (Кур`ан 3:91).**

Значи, овој живот е нашата единствена шанса за да освоиме Рајот и да се спасиме од Пеколот, затоа што ако некој умре во неверување, тој нема да има уште една шанса да се врати на овој свет за да верува. Така што и Господ во Кур`анот покажува за тоа што ќе им се случи на неверниците во Судниот Ден:

**``Е, кога би ги видел исправени ред огнот, како ќе зборуваат: `Тешко нам. Е,кога би биле вратени, не би ги сметале за лажни ајетите од Господарот наш. И ќе бидеме меѓу верниците,секако!``` (Кур`ан 6:27).**

Но, никој не ќе ја има оваа втора можност.

Пророкот Мухамед рекол: **{Најсреќниот човек во светот од оние кои се одредени за на огнот (Пеколот) во Судниот Ден ќе бидат влезени во огнот**

**еднаш. Потоа тој ќе се праша: “Сине на Адам, дали некогаш сте виделе било каква добрина? Дали некогаш сте доживееле било некој благослов? “Па тој ќе каже:” Не, жими Бога, никогаш!”}** [70]

## 3) Вистинска среќа и мир на душата

Вистинска среќа и мир може да се најде во поткорувањето на наредбите на Создателот и Творецот на овој свет. Господ вели во Кур`анот:



> **``А срцата се смируваат,навистина, со споменувањето на Аллах!`` (Кур`ан 13:28).**

Од друга страна, оној кој му свртува грбот на Кур`анот ќе го има животот со тешкотии во овој свет. Господ вели:

> **``А кој ќе биде рамнодушен кон опомената моја за него,навистина , има безизлезен живот, и на Денот суден Ние ќе го приведеме слеп.`` (Кур`ан 20:124).**

Ова може да објаснува зошто некои луѓе се самоубиваат, меѓутоа тие уживаат во материјална удобност и полни се со пари. На пример, погледнете Кет Стивенс (сега Јусуф Ислам), порано познат поп

70. Се пренесува во Saheeh Muslim, #2807, and Mosnad Ahmad, #12699.

пејач, кој заработувал понекогаш и повеќе од 150.000 $ во една ноќ. Откако тој го прифати Исламот, тој ја најде вистинската среќа и мир, која не можел да ја најде во материјалниот успех.[71]

За да прочитате приказните на луѓето кои се конвертирале во Ислам, ве молиме посетете ја страницата www.islam-guide.com/stories или обратете се на книгата: Why Islam is Our Only Choice. [72] На оваа веб-страница и во оваа книга, можете да прочитате за мислите и чувствата на овие луѓе, кои се од различни земји, различни средини и различни нивоа на образование.

## 4) Прошка за сите претходни гревови

Кога некој ќе се конвертира во Ислам, Бог му простува сите негови претходни гревови и лоши дела. **Еден човек по име Амр дојде до пророкот Мухамед а.с. и му рече: "Дај ми твојата десна рака за да ти дадам ветување на лојалност." Пророкот испружи десната рака. Амр ја повлече својата рака. Пророкот рече: "Што се случи со тебе, о Амр?" Тој одговори: "Имам еден услов." Пророкот а.с. праша: "А кој е твојот услов?" Амр рече: "Господ да ми ги прости**



71. Оваа адреса на Cat Stevens (Јусуф Ислам), во случај да би сакале да го прашувате за своите чувства откако тој конвертирал во Ислам, тоа е: 2 Digswell Street, London N7 8JX, United Kingdom.
72. Оваа книга е од Мухамед Х. Шахид. За примерок од оваа книга, ве молиме посетете ја страницата www.islam-guide.com/stories или контактирајте некој од организациите наведени на страниците 69-70.

**сите гревови.” Пророкот му возврати: “Зарем ти не знаеш дека преминувањето во Ислам ги брише сите претходни гревови?”[73]**

По преминувањето во Ислам, човекот ќе биде награден за неговите или нејзините добри и лоши дела во согласност со следните зборови на пророкот Мухамед а.с.: **{Твојот Господ, Кој е Благословен и Возвишен, е Сомилостив. Ако некој има намера да направи добро дело, но не го направи тоа, за него ќе биде запишано добро дело. А ако тој го направи тоа, (за награда има) 10-700 или многу повеќе пати (за награда на добро дело-севапи) за него ќе му биде запишано. И доколку некој има намера да направи лошо дело, но не го направи тоа, за него ќе биде запишано добро дело. И ако тој  го прави тоа, само едно лошо дело ќе му биде запишано против него, или пак Бог ќе го избрише и тоа.}[74]**



73. Се пренесува во Saheeh Muslim, #121, and Mosnad Ahmad, #17357.
74. Се пренесува во Saheeh Muslim, #131, and Mosnad Ahmad, #2515.

# ГЛАВА 3

# ОПШТИ ИНФОРМАЦИИ ЗА ИСЛАМОТ ШТО Е ИСЛАМОТ ?

Исламската вера е прифаќање и послушност спрема учењата на Господ кои Тој му ги објави на неговиот последен пророк, Мухамед а.с.

## Некои основни исламски верувања

### 1) Верување во Господ:

Муслиманите веруваат во еден, единствен, неспоредлив Бог, Кој нема син, ниту пак партнер. Никој нема право да биде обожавен освен само Он. Тој е вистински Бог, и секое друго божество е лажно. Тој поседува најубавите имиња и возвишените совршени атрибути. Никој не го поделува Неговото Божество, ниту неговите атрибути. Во Кур`анот, Господ го опишува себеси:

**``Кажи:` Он, Аллах, Еден е! Аллах – Засолниште. Не роди и не е роден, и никој не Му е рамен!`` (Кур`ан 112:1-4)**

Никој нема право да му биде потчинет, да му се покорува, да му се помоли, или да прикажува било

каков чин на обожување, освен на еден и единствен Господ.



*Сура 112 од Кур`анот напишана во арапска калиграфија.*

Само Бог е Семоќниот, Создателот, Сувереният, и Воздржувачот на се што е во целиот универзум. Тој управува со сите работи. Тој нема потреба од ниту еден од Неговите створенија, а сите Негови створенија зависаат од Него за се што им е потребно. Тој е Сеслушач, Сегледач, и Сезнаен. Во совршен начин, Неговото знаење ги опфаќа сите нешта, отвореното и тајното, и јавното и приватното. Тој знае што се случило, што ќе се случи, и како тоа ќе се случи. Нема нешто да се случува негде по целиот свет, освен со Неговата волја. Што и да посакува бидува, а она што тој не ќе посакува не бидува и никогаш нема да биде. Неговата волја е над волјата на сите суштества. Тој има моќ над сите нешта, и Тој е во состојба да направи сѐ. Тој е Милостивиот, Сомилосниот, и Најдобротворниот. Во еден од зборовите на пророкот Мухамед а.с., ни е кажано дека Бог е повеќе милостив кон Своите суштества отколку една мајка кон нејзиното дете[75]. Бог е далеку од неправдата и тиранијата. Тој е Семудар

75. Се fпренесува во Saheeh Al-Bukhari, #5999, во Saheeh Muslim, #2754.

во сите негови активности и наредби. Ако некој сака нешто од Бога, тој или таа може да си побара од Бога директно, без да побара од некој друг за да посредува со Бога за него или неа.

Бог не е Исус, и Исус не е Бог. Дури и самиот Исус не го прифаќал ова. Господ вели во Кур`анот:

> **``Сосема не веруваа оние кои зборуваа: `Аллах,навистина, е Месих, синот на Мерјем.` А Месих зборуваше: `О синови Израилови, обожавајте го Аллаха – Господарот мој и Господарот ваш! На оној кој ќе Му припише здруженик, Аллах му го забрани Џеннетот и престојувалиштето негово е – огнот! Зулумќарите немаат поддржници никакви!`` (Кур`ан 5:72)**

Господ не е едниот од тројството. Господ за тоа вели во Кур`анот:

> **``Сосем не веруваа оние кои зборуваа: `Аллах е еден од тројцата.` Нема друг бог освен еден Бог. А ако не престанат со она што го зборуваат – оние кои не веруваат од нив – за нив ќе има казна болна. Не се кајат ли и не бараат ли прошка од Него? А Аллах е Простувач и Сомилосен! Месих, синот на Мерјем, е само пејгамбер...`` (Кур`ан 5:73-75)**

Исламот одбива тоа дека Бог си одморил во

седмиот ден од создавањето, дека Тој се борел со еден од Неговите ангели, дека Тој е завидлив и заговорник против човештвото и дека е отелотворен во некое човечко битие. Исламот, исто така, го отфрла припишувањето на било кој човечки облик на Бога. Сите овие се сметаат за богохулни. Бог е Возвишен. Тој е далеку од секој недостаток. Тој никогаш не станува уморен. Тој не чувствува потреба за поспаност ниту пак тој спие.

Арапскиот збор Аллах значи Бог (еден и единствен вистински Бог кој ја создал целата вселена). Овој збор Аллах е име за Бог, кој се користи од страна на оние кои зборуваат арапски јазик, муслиманите и арапските христијани. Овој збор не може да се користи за означување ништо друго освен еден вистински Бог. Арапскиот збор Аллах се појавува во Кур`анот повеќе од 2150 пати. Во арамејски јазик, јазикот кој е поврзан тесно со арапскиот и со јазикот со кој Исус постојано зборувал [76], Бог е исто така познат како Аллах.

## 2) Верување во ангелите(мелаике)

Муслиманите веруваат во постоењето на ангелите и дека тие се почестени суштества. Ангелите му се поклонуваат само на Бога, Му се послушни, и дејствуваат само преку Неговата наредба. Меѓу тие ангели е Габриел (Џибрил), кој му го донесувал објавата т.е. Кур`анот на Мухамед а.с.

## 3) Верување во Божјите објавени книги

76. NIV Compact Dictionary of the Bible, Douglas, стр.42.

Муслиманите веруваат дека Бог им ги објавил книгите на Неговите Вестители (Пророци) како доказ за човештвото и како водич за нив. Меѓу овие книги е Кур `анот, која од Бога му се објави на пророкот Мухамед а.с.. Бог гарантира за заштитата на Кур`анот од било какво променување, изобличување или искривување. Господ вели во Кур`анот:

**``Ние, навистина, ја објавивме Опомената и Ние, навистина, ќе ја чуваме.`` (Кур`ан 15:9)**

## 4) Верување во Пророците и Пратените од страна на Бога

Муслиманите веруваат во пророците и гласниците на Бога, почнувајќи со Адам, па потоа Ное, Авраам, Исмаил, Исак, Јаков, Мојсеј, Исуса и завршувајќи со Мухамед како последен пророк (Божјиот мир нека е над нив). Последната Божја порака на човештвото било како риконфирмирање на предните пораки, со тоа што се разликува дека е последната објава од страна на Бога до пророкот Мухамед а.с. Муслиманите веруваат дека Мухамед а.с. е последниот пророк испратен од страна на Бога, како што вели во Кур`анот:

**``Мухаммед, секако, не е ничии бабо од мажите ваши, но тој е само пејгамбер Аллахов и печат на пејгамберите...`` (Кур`ан 33:40)**

Муслиманите веруваат дека сите пророци и

гласници се создадени како човечки суштества и немале божествени атрибути.

## 5) Верување во Денот на големата пресуда

Муслиманите веруваат во Судниот Ден (денот на Воскресението), кога сите луѓе ќе бидат воскреснати за Божјието судство според тоа какви биле нивните верувања и дела.

## 6) Верување во Кадер(т.е. сешто се случува е Божја одредба)

Муслиманите веруваат во Кадер, која е Божествена предодреденост, но ова верување во Божествената предодреденост не значи дека луѓето немаат слободна волја. Муслиманите веруваат дека Бог му има дадено на човекот слободна волја. Ова значи дека тие можат да избираат правото или погрешното,доброто или лошото, и дека тие се одговорни за нивниот избор.

Верувањето во Божествената предодреденост вклучува верување во четири работи: 1) Бог знае сè. Тој знае што се случило и што ќе се случи. 2) Бог има евидентирано сето она што се случило и сето тоа ќе се случи. 3) Што и да посакува Бог за да се случи тоа ќе се случи, и што и да сака да не се случи не ќе се случи. 4) Бог е Создателот на сèшто.

(За повеќе информации во врска со основното верување на Исламот,посете те www.islam-guide.com/beliefs.)

## Дали има некој свет извор од страна на Бога освен Кур`анот?

Кур`анот не е единствениот извор во Исламот. Суннетот (она што пророкот Мухамед а.с. рекол, правил, или пак има одобрено) е вториот извор на Исламот. Суннетот содржи хадиси, кои се веродостојно пренесени и известени од страна на другарите на пророкот Мухамед а.с. за она што тој го рекол, правил, или одобрувал. Верување во Суннетот претставува една основа на исламската вера.

## Примери од некои изреки на пророкот Мухамед а.с.

**• {Верниците, во нивната меѓусебна љубов, милост и добрина едни со други се како едно тело: ако било кој дел од тоа е болен, целото тело го почуствува и ја поделува (таа болка) со несоница и треска. }** [77]

**• {Најсовршените од верниците се оние кои се со најдобар морал. И најдобрите меѓу нив се оние кои се најдобри кон своите жени. }** [78]

77. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6011, во Saheeh Muslim, #2586.
78. Се пренесува во Mosnad Ahmad, #7354, во Al-Tirmizi, #1162.

**•{Никој од вас нема да верува (целосно) се додека тој ќе посакува за својот брат она што го посакува за себеси. }** [79]

**•{На милостивиот им се дава милост од страна на Најсомилостениот. Покажи милост на оние кои се на земјата, ако сакаш да биде сомилосен кон тебе оној кој е на небото. }** [80]

**•{Насмевката со твојот брат е добротворно дело (садака) ... }**[81]

**•{Добриот збор е добротворност. }**[82]

**•{Кој верува во Бога и во Последниот Ден (Судниот ден) треба да се однесува добро кон својот сосед. }** [83]

**•{Бог не ве суди по вашиот изглед и вашето богатство, но Тој гледа во вашите срца и во вашите дела. }**[84]

**•{Давај му на работникот неговата плата пред да му се суши потта. }** [85]

**•{Еден човек одејќи по патот се почувствувал**

79. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #13, во Saheeh Muslim, #45.
80. Се пренесува во Al-Tirmizi, #1924, во Abu-Dawood, #4941.
81. Се пренесува во Al-Tirmizi, #1956.
82. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #2989, во Saheeh Muslim, #1009.
83. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6019, во Saheeh Muslim, #48.
84. Се пренесува во Saheeh Muslim, #2564.
85. Се пренесува во Ibn Majah, #2443.

**многу жеден. Кога стигна во едно место со вода, тој дотрча ,се напи со вода и продолжи по патот нагоре. Понатака виде едно куче кој го вадил јазикот и се обидува да ја лижи калта за да ја гаси својата жед. Човекот рече: “Ова куче ја чувствува истата жед што јас ја чувствував.” Па тој слезе долу повторно, ја наполни неговата чевла со вода, и му даде на кучето да пие. За тоа дело, Бог за благодарност му ги опрости гревовите. } Го испрашаа пророкот Мухамед а.с.: “О ти Божји Пророк, дали се наградуваме за доброчинсвото кон животните”, а тој им одговори: {Постои награда за доброчинство кон секое живо битие, животно или човек. }[86]**

## Што вели Исламот за Денот на големата Пресуда?

Како и христијаните, така и муслиманите веруваат дека овој живот е само една привремена подготовка за судењето на следниот домен на постоењето. Овој живот е тест за секој поединец за живототза кое ќе му биде одредено местото по смртта односно во другиот свет. А ќе дојде денот кога целата вселена ќе биде уништена и мртвите ќе бидат воскреснати за судење од страна на Бога. Овој ден ќе биде почеток на еден живот кој никогаш нема крај. Овој ден е Судниот Ден. На тој ден, сите луѓе ќе бидат наградени од страна на Господ, според нивните верувања и дела. Оние кои умираат додека тие веруваат дека “Не постои

86. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #2466, во Saheeh Muslim, #2244.

вистински Бог, освен еден Бог (Аллах) и Мухамед е Божји пророк (гласник)” и направиле добри дела, тие ќе бидат наградени за тој ден и ќе бидат влезени во Рајот засекогаш, како што Господ рекол:

**``А оние кои веруваат и кои добри дела работаат – онаквите жители ценнетски ќе станат и во него за навек ќе останат!`` (Кур`ан 2:82)**

Но, оние кои умираат додека не веруваат дека “Не постои вистински Бог, освен еден Бог (Аллах) и Мухамед е Божји пророк (гласник)” и не направиле добри дела, ќе го изгубат Рајот засекогаш и ќе бидат влезени во Пеколот, како што Господ рекол:

**``На оној кој сака друга вера освен Исламот – нема да му се прими. Ни, тој на Ахирет ќе биде меѓу поразените.`` (Кур`ан 3:85)**

И како што следи во друго место во Кур`анот:

**``Неверниците кои ќе умрат, секако, како неверници како откуп ни сето злато со кое е исполнета земјата не ќе им биде примено; тие ќе имаат казна болна и тие ќе немаат поддржници!`` (Кур`ан 3:91)**

Некој може да се запрашува: ‘Мислам дека Исламот е права религија (вера), но ако јас преминувам во Ислам, моето семејство, пријателите, и другите луѓе ќе ме прогонуваат мене и се подигравaат на мене. Па, ако јас не преминувам во Ислам, дали ќе влезам

во Рајот и ќе се спасам од Пеколот?

Одговорот е тоа што Господ го рекол во претходниот ајет: **``На оној кој сака друга вера освен Исламот – нема да му се прими. Ни, тој на Ахирет ќе биде меѓу поразените.``**

Откако бил испратен пророкот Мухамед а.с. да ги повикува луѓето во Ислам, Бог не прифатил да се почитува ниту една вера, освен Исламот. Бог е нашиот Создател и Издржувач. Тој создаде за нас се што е во земјата. Сите благослови и добри нешта што ги поседуваме се од Него. Значи, по сето ова, кога некој одбива верувањето во Бога, Неговиот пророк Мухамед а.с., или неговата вера Исламот,останува само тоа дека тој или таа ќе биде казнет-а на Другиот Свет. Всушност, главната цел на нашето создавање е да го обожаваме Бога и да Му бидеме послушни, како што Тој рекол во Кур`анот **(51:56).**

Овој живот што го живееме денес е многу краток живот. Неверниците на Судниот Ден ќе мислат дека животот што го живееле на Земјата бил само еден ден или само дел од денот, како што Тој рекол во Кур`анот:

> **``И ќе рече: `Колку години останавте на земјата?` Ќе речат:`Останавме само еден ден или еден дел од еден ден. Па, прашај ги бројачите!``` (Кур`ан 23:112-113)**

Истотака Тој рекол како што следи:

**``И мислевте ли, навистина, дека Ние**

*ГЛАВА 3 ОПШТИ ИНФОРМАЦИИ ЗА ИСЛАМОТ*

**ве создадовме залудно и дека, ете, Нам нема да Ни се вратите? Па, Аллах е Вишен! Владар вистински! Нема друг бог освен Него! Господарот на Аршот благороден!`` (Кур`ан 23:115-116)**

Животот на Другиот Свет е реалниот живот. Тоа не е само духовен, но истотака и физички. Ќе живееме таму со нашите души и тела. За споредбата на овој свет со понатамошниот, Мухамед а.с. рекол: {Примерот на овој свет во споредба со натамошниот свет е како водата што може да вади прстот од морето кога ќе го ставиш и ќе го извадиш надвор. }[87] Тоа значи дека вредноста на овој свет во споредба со натамошниот, е како неколку капки вода споредени со огромното море.

## Како да станеш муслиман?

Едноставно, велејќи со убедување, ***“Ла Илахе Ил-ла Аллах, Мухаммедур Расулу Аллах”***, тоа го изјавува еден кој се конвертира во Ислам и станува муслиман. Овие зборови во значење гласаат дека **“Нема вистински Бог, освен еден Бог (Аллах), и Мухамед е Гласник (Пророк) на Бога.”**

Во првиот дел, “Нема вистински Бог, освен еден Бог”, значи дека никој нема право да му се поклониме и да го обожаваме, освен единствено само Бога, и дека Бог нема ниту партнер, ниту син. Да се биде

87. Се пренесува во Saheeh Muslim, #2858, and Mosnad Ahmad, #17560.

муслиман, треба исто така:

• Да веруваш дека Светиот Кур'ан буквално е зборот на Бога, објавен од Него.

• Да веруваш дека Судниот ден (денот на Воскресението) е вистина и ќе дојде, како што Господ ни ветил во Кур'анот.

• Да го прифатиш Исламот како своја религија (вера).

• Да не се поклониш,да не обожаваш ништо друго ниту никого друг освен еден Бог.



*Сведочењето со зборови, "Нема вистински Бог, освен еден Бог (Аллах) и Мухамед е Гласник (Пророк) на Бога", напишан над влезот на вратата.*

Пророкот Мухамед рекол: **{Бог е повеќе радосен од покајувањето на некој кога тој се свртува кон Него отколку еден од вас ќе ја изгуби неговата камила во пустина, таа му побегнала и се изгубила,**

**му носела храната и водата за пиење и веќе изгубил секоја надеж пак да ја најде. Тој си седнува испод дрвото, и легнува во сенката (чекајќи ја смртта), затоа што ја изгубил сета надеж за наоѓање на неговата камила. Потоа, додека тој е во таа положба (во очајност), одеднаш таа се наоѓа тука пред него! И тој си го зема оглавникот и се заплакува од длабоката радост која ја почувствува: "Боже, Ти си мојот слуга (роб) а јас сум твојот Господар!"Оваа грешка се случува од големата радост со која ги измеша зборовите. }[88]**

## Што е Кур`анот?



Кур`анот, последната објава од страна на Бога, е примарен извор на верата за секој муслиман. Тој содржи сите субјекти или нешта кои се однесуваат на човекот: мудроста, доктрина (верувањето), обожавањето, меѓусебните односи, законот, итн., но основната тема е односот помеѓу Бога и Неговите створенија.

Во исто време, содржи упатства и детални учења за формирање на едно праведно општество, која се состои од луѓе кои поседуват висок морал, и поставуваат правичен и функционален социјално-економски и политички систем.

88. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6309, во Saheeh Muslim, #2747.

Забележете дека Кур`анот беше објавен на Мухамед а.с. на арапски јазик. Значи, било кој Кур`ански превод, на англиски или на било кој друг јазик, не се смета како Кур`ан, туку тоа е само превод на значењето на Кур`анот. Кур`анот постои само на арапски, на кој се објавил.

## Кој е Пророкот Мухамед а.с.?

Мухамед а.с. е роден во Мека во 570 год. Откако неговиот татко умрел пред неговото раѓање, а мајка му за кратко и таа умрела, тој пораснал и бил одгоен од страна на неговиот чичко, кој бил од најпочитуваното племе Ал-Курејш. Тој бил израснат неписмен, не знаел ни да чита ниту пак да пишува, и остана така се до неговата смрт. Неговиот народ, пред својата мисија за пророштво, не биле запознати со науката и научните открития и повеќето од нив биле неписмени. Додека тој се пораснал, стана познат да биде верен, чесен, доверлив, љубезен, и искрен спрема луѓето. Тој бил толку доверлив меѓу народот така што тие го нарекуваа доверливиот (Ел-Емин).[89]

Мухамед а.с. бил многу религиозен, и тој од почетокот ја мразел декаденцијата и идолопоклонството во која живеело неговото општество.

На четириесет годишната возраст, Мухамед а.с. ја дочека својата прва објава од страна на Бога, преку

89. Се пренесува во Mosnad Ahmad, #15078.

ангелот Габриел. Објавите продолжија 23 години, а тие заедно се насобрани и се познати со името Кур`ан.



*Џамијата на пророкот Мухамед а.с. во Медина*

Штом почна да го рецитира Кур`анот и да ја проповеда вистината која Бог му го објави, тој и неговата мала група на следбеници претрпеле прогонство од страна на неверниците. Прогонот се зголеми толку жестоко,до тој степен што во 622 год., Господ им даде наредба за да емигрираат. Ова емиграција била од Мека за на градот Медина, некои 260 милји на север (400 км), која ја означува почетокот на муслиманскиот календар т.е. хиџретски календар.

По неколку години, Мухамед а.с. и неговите следбеници беа во можност да се вратат во Мека, каде што им простија на нивните непријатели. Пред да почине Мухамед а.с., на шеесет и трета годишна возраст, на поголемиот дел од становниците на Арапскиот Полуостров станаа муслимани, и во текот на еден век од неговата смрт, Исламот се проширил

во Шпанија на Запад и исто како што се проширил на Далечниот Исток, како е Кина. Меѓу причините за брзото и мирољубното ширењето на Исламот била вистината и јасноста на своето верување. Ислам повикува на верување во само еден Бог, Кој е само еден достоен кој има целата заслуга за да се обожава.

Пророкот Мухамед а.с. бил совршен пример за искрен, праведен, милостив, милосрден, вистинољубив и храбар човек. Покрај тоа, тој бил човек, кој бил оддалечен од сите злочини својства и се борел само во името на Бога и Неговата награда на Натамошниот Свет. И во сите негови постапки и зделки, бил секогаш свесен за присутството на Бога и се плашел од Него.

(Посетете ја страницата www.islam-guide.com/muhammad за повеќе информации за пророкот Мухамед а.с.)

# Како ширење на Исламот влијаело за развојот на науката?



Ислам го поучува човекот да ги искористи своите можности за разузнавање и набљудување. По неколку години од ширењето на Исламот, големи цивилизации и универзитети се расцутија по светот од страна на муслиманите. Синтезата на Источните и Западните идеи, и на нова мисла со старата, донесе голем напредок во медицината, математиката, физиката, астрономијата, географијата, архитектура, уметноста, книжевноста и историјата. Многу клучни системи, како што се алгебрата, арапските бројки, и концептот на нула (еден од виталните и значителните точки за унапредување на математиката), беа доставени до средновековната Европа од страна на муслиманскиот свет. Софистицираните инструменти кои биле за да се овозможат Европските патувања за откривање и проучување, како што е астролаб, квадрант и добри навигациски мапи, кои исто така биле развиени од страна на муслиманите.



*Асролаб: Еден од најзначајните научни инструменти развиени од страна на муслиманите што биле исто така користени ширум во Западниот свет се до модерните времиња*

*Муслиманските лекари обрна големо внимание на операција и развива многу хируршки инструменти како што се гледа во овој стар ракопис.*



## Што веруваат муслиманите за Исус?

Муслиманите го почитуваат и го ценуваат Исуса (Божјиот мир нека е над него). Тие го сметаат за еден од најголемите веститители и пророци на Бога за човештвото. Кур`анот го потврдува неговото девствено раѓање, и едно поглавје (сура) во Кур`анот е насловен како “Мерјем” (Марија). Кур`анот го опишува раѓањето на Исус како што следува:

**``И кога мелеките рекоа: `О Мерјем, Аллах, навистина, ти донесува радосница; од Него збор: името му е Месих, син на Мерјем, ќе биде виден и на овој свет и на**

**Ахирет и еден е меѓу блиските на Аллах. Ќе им зборува на луѓето додека е во крошната, и кога ќе биде голем, и ќе биде меѓу добрите луѓе.` Таа рече: `Господаре наш, како ќе имам дете кога ниеден маж, навистина, не ме допрел?` Он рече: `Ете, така Аллах со посак Свој создава: кога нешто ќе реши само ќе рече: `Биди!` - и тоа, токму, ќе биде.``` (Кур`ан 3:45-47)**

Исус бил роден чудотворно со наредбата на Бога, кој го донесе Адам во овој свет без татко. Господ рекол:

**``Да, кај Аллах примерот на Иса е сличен на примерот на Адем: Он од земја го создаде,а потоа рече: `Биди!` - и тој, токму,бидна.`` (Кур`ан 3:59)**

Во текот на својата пророчка мисија, Исус спровелил многу чуда (му`џиза). Господ ни кажува дека Исус рекол:

**``Ви дојдов со знамение од Господарот ваш. Ќе создадам за вас нешто, навистина, од кал што ќе биде слично на птица и ќе дувнам на него И со одобрението Аллахово, ќе стане птица; ќе излечам слеп и лепрозен и ќе оживеам умрен, со одобрението Аллахово; ќе ви кажувам што јадете и што збирате во домовите ваши ...`` (Кур`ан 3:49)**

Муслиманите веруваат дека Исус не бил распнат.

Тоа било планот на непријателите на Исус за да го распнат, но Бог го спаси и воздигна него покрај Него. И во ликот на Исус бил ставен некој друг човек. Непријателите на Исус го зеле овој човек и го распнале, мислејќи дека е Исус. Господ рекол:

> **``И заради изјавата нивна: `Да, ние, навистина, го убивме Христа,` Иса, синот на Мерјем, Аллаховиот пејгамбер. Не го убија и не го распнаа! Туку тоа им се причини. ...`` (Кур`ан 4:157)**

Ниту Мухамед ниту пак Исус не дошле за промена на основната доктрина за верувањето во еден



*Џамијата Акса во Ерусалим.*

Бог, која е донесена од претходните пророци, туку за да се потврди тоа и да се продолжи за обнова на тоа.[90]

90. Муслиманите исто така веруваат дека Господ му објавил света книга на Исус која се нарекува Инџил, некои делови од која може да бидат сеуште присутни во учењата од стана на Господ на Исуса во Новиот Завет. Но, тоа не значи дека муслиманите веруваат во

## Што кажува Исламот за тероризмот?

Исламот, религија на милоста, не го дозволува тероризмот. Во Кур`анот, Господ рекол:

**``Аллах не ви забранува, во однос на оние кои не се борат против вас и верата, и кои не ве истеруваат од домовите ваши, да им правите добро и да бидете кон нив во рамнотежен однос. Аллах, навистина, ги сака оние кои имаат рамнотежен однос!`` (Кур`ан 60:8)**

Пророкот Мухамед а.с. секогаш им забранувал на војниците да убијат жени и деца[91] , и тој ги советувал

---

Библијата што ја имаме денес, бидејќи тоа не е оригиналното писмо што било објавено од страна на Бога. Тие биле подложени на измени, дополнувања и пропусти. Ова беше исто така изјавено од страна на Комитетот одговорен за разгледување на The Holy Bible (Revised Standard Version). Овој комитет се состоил од триесет и две научници кои служеле како членови на Комитетот. Тие обезбедиле разгледување и совет на Советодавниот одбор на педесетина претставници на соработувачките деноминации. Комитетот вели во Предговорот на The Holy Bible (Revised Standard Version), стр. iv: "Понекогаш тоа е евидентно дека текстот има проблеми во пренесување, затоа што ниту една од верзиите не обезбедува задоволително чување. Тука само може да се следи најдоброто судење на надлежните научници како што и најверојатната реконструкција на оригиналниот текст. " Комитетот исто така вели во Предговорот на The Holy Bible (Revised Standard Version), стр. vii: "Белешките кои се додадени ги укажуваат значителните варијации, додатки или пропусти во древните изворни власти (Мт 9.34; Мк 3.16; 7.4; Лука 24.32, 51, итн.)" За повеќе информации за промените во Библијата, ве молиме посетете ја веб станицата www.islam-guide.com/bible.

91. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #3015,и во Saheeh Muslim, #1744.

со следното: **{... Немојте да изневерите и преварите некого, немојте да претерате (во ратување), немојте да убиете мали деца. }**[92]

И тој исто така рекол: **{Кој убива човек кој има договор со муслиманите (договор за мир), нема да го намириса миризсот на Џеннетот (Рајот), иако неговиот мирис се наоѓа на далечина од четириесет години. }**[93]

Исто така, пророкот Мухамед а.с. го забранил и казнувањето со оган. [94]

Тој во една прилика го наведил убиството како втора од најголемите гревови,[95] и тој дури и им предупредил дека на Судниот Ден, **{Првите работи за кои ќе бидат осудени меѓу луѓето на Судниот Ден ќе бидат оние кои вршат крвопролевање. }** [96]

Муслиманите се дури и обврзени од стана на Исламот за да се љубезни и милосрдливи кон животните, така што им се забранува да ги повредат нив. Еднаш пророкот Мухамед а.с. рекол: **{Една жена била казнета затоа што ја затворила една мачка се додека не умрела. Па како резултат од тоа, таа била осудена со пропаст во Пеколот. Тоа е откако таа ја**

92. Се пренесува во Saheeh Muslim, #1731,и во Al-Tirmizi, #1408.
93. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #3166,и во Ibn Majah, #2686.
94. Се пренесува во Abu-Dawood, #2675.
95. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6871,и во Saheeh Muslim, #88.
96. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #6533,и во Saheeh Muslim, #1678.

**затворила, не и дала ни за јадење ни за пиење, ниту пак да ја остави слободна за да си јаде инсекти од земјата. }**[97]

Исто така рекол дека еден човек му дал на едно прежедно куче за да си напие вода, така што Бог му простил гревовите за тој чин. Пророкот бил запрашан: “О пророк на Бога, дали сме наградени за добрината и љубезноста кон животните”, Тој им одговорил: **{Има награда за секоја добрина која се прави кон секое живо битие или човек. }**[98]

Освен тоа, додека му се зема животот на животното за храна (со прописно колење), муслиманите се наредени за да го сторат тоа на начин со кој доведува до најмалку страв и страдање толку колку што е можно. Пророкот Мухамед а.с. рекол: **{Кога ќе го колете едно животно, правете го тоа по најдобар начин. Секој треба да си ја изостри својот нож за да му се намали страдањето и маките на животното. }**[99]

Во оглед на овие и другите исламски текстови, самиот чин на предизвикување терор во срцата на беспомошните цивили, големото уништување на објекти и имоти, бомбардирањето и осакатувањето на невини мажи, жени и деца сите се забранети и одвратни акти во согласност со исламските прописи и од самите

97. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #2365,и во Saheeh Muslim, #2422.
98. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #2466,и во Saheeh Muslim, #2244.
99. Се пренесува во Saheeh Muslim, #1955,и во Al-Tirmizi, #1409.

муслимани. Муслиманите ја следат верата на мирот, милоста и простување, и огромното мнозинство немаат никаква врска со терористичките настани кои им се опишувани на Исламот и муслиманите. Ако еден поединец муслиман превзема за да изврши терористички чин, тој човек ќе биде прогласен како виновен за нарушување и газење на законите кои се доставени од страна на Исламот.

## Човековите права и правеноста во Исламот

Исламот обезбедува многу човекови права за секој поединец. Ова се некои од тие човекови права кои Исламот ги заштитува и ги обезбедува за луѓето.

Животот и имотот на сите граѓани во исламската држава се сметаат за свети, било тоа дали човекот е муслиман или не. Исламот, исто така ја заштитува честа. Значи, во Исламот, навредување на другите или да се подбива со нив, не се дозволува. Пророкот Мухамед а.с. рекол: **{Навистина вашата крв, вашиот имот, и вашата чест се неповредливи. }**[100]

Расизмот не е дозволено во Исламот.Кур`анот, кога зборува за човечката еднаквост, тоа го изјаснува со следното:

**``О луѓе, Ние ве создадовме, навистина, од еден маж и од една жена, и**

100. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #1739, и во Mosnad Ahmad, #2037.

**Ние одредивме да бидете народи и племиња за да се запознавате. Најблагородниот кај Аллах, секако, е најбогобојазливиот. Аллах, навистина, е Зналец и Известен!`` (Кур`ан 49:13)**

Исламот го отфрла одредувањето на поединците според нациите и да се претпочитаат поради нивното богатство, моќ, или раса. Бог ги создал човечките суштества како еднакви кои треба да се разликуваат едни од други само врз основа на нивната вера и побожност. Пророкот Мухамед а.с. рекол:



**{О луѓе! Вашиот Бог е еден и вашиот прадедо (Адам) е еден. Арапите не е подобри од не-Арапите исто како што и не-Арапите не е подобри од Арапите, и белците (белата раса) не се подобри од црнците (црната раса), така што еден црнец не е подобар од белецот, освен според нивната побожност. }** [101]

Еден од најголемите проблеми со кои се соочува човештвото денес е расизмот. Развиениот модерен свет може да го води човекот на Месечина, но не може да го запре човекот за да го мрази и да го ратува својот

101. Се пренесува во Mosnad Ahmad, #22978.

ближен  сосед кој е од другата раса. Уште од времето на пророкот Мухамед а.с., Исламот има обезбедено можности и тоа со живи примери за тоа како може да му се дава крај на расизмот. Годишниот аџилак (Хаџ) за Мека покажува вистинското исламско братство на сите раси и нации, така што околу два милиони муслимани од целиот свет доаѓаат во Мека за вршење на аџилакот.

Исламот е вера на правеноста. Господ во Кур`анот рекол:

**``Аллах, навистина, ви наредува да им ги дадете на луѓето аманетите нивни, и кога ќе судите меѓу луѓето да судите праведно. ...`` (Кур`ан 4:58)**

Во друго место во Кур`анот Тој рекол:

**``... Па, ако пристане, помирете ги еднисодруги, праведно, и држете ја рамнотежата! Аллах, навистина, ги љуби оние кои судат праведно!`` (Кур`ан 49:9)**

Не само тоа, туку муслиманите треба да се однесуваат љубезно и со оние кои ги мразаат, како што Господ рекол:

**``... И омразата кон еден народ нека не ве натера да бидете нераведни. Бидете праведни. Праведноста е облиску до богобојазливоста. ...`` (Кур`ан 5:8)**

Пророкот Мухамед рекол: **{О луѓе, пазете се од**

**неправедноста,[102] затоа што неправедноста ќе биде темнина на Судниот Ден. }[103]**

И оние кои не ги добиле своите права (односно не им се вратило она што им било потврдено како нивно право) на овој живот, сигурно дека тоа ќе ги добијат на Судниот Ден, како што Пророкот Мухамед а.с. рекол: **{На Судниот Ден, правата ќе им бидат дадени на оние на кои им припаѓаат (и заради грешките ќе надокнадат ) ... }[104]**

## Каков е статусот на жената во Исламот?

Исламот ја смета една жена, без разлика дали е во брак или не е, како индивидуа во нејзиното сопствено право. Таа има право да поседува и располага со својот имот и приходите без да навлезе старателство над неа во тие лични ствари (без разлика дали тоа да биде нејзиниот татко, сопруг, или било кој друг). Таа има право да купува и продава, да дава подароци и добротворни цели. Така што таа може да си ги потроши нејзините пари како што си сака. А брачниот мираз (т.е мехрот) се дава од страна на младоженецот на невестата, за



102. т.е потиснување на другите, постапувајќи погрешно со нив, или пак да ги измамиш другите.
103. Се пренесува во Mosnad Ahmad, #5798, и во Saheeh Al-Bukhari, #2447.
104. Се пренесува во Saheeh Muslim, #2582, и во Mosnad Ahmad, #7163.

нејзината лична употреба. Таа си продолжува да си го носи презимето на своето семејство и не е обврзена за да го носи презимето на нејзиниот сопруг.

Исламот го поттикнува мажот да се однесува добро кон својата жена, така како што пророкот Мухамед а.с. рекол: **{Најдобрите меѓу вас се оние кои се најдобри кон своите жени. }** [105]

Мајките во Исламот се многу почестени и ценети. Исламот препорачува за да се однесуваме према нив со љубезен и на најдобар начин. **Еден човек дошол кај пророкот Мухамед а.с. и рекол: "О Божји Пророк! Кој е најдостојниот за да се дружам со љубезно меѓу сите луѓе? ". Пророкот рекол: {Твојата мајка. } Човекот рекол: "А после кој?" Пророкот рекол: {После е твојата мајка. } Човекот понатаму прашал: "А после кој?" Пророкот рекол: {После е твојата мајка. } Човекот праша повторно: "А после кој?" Пророкот рекол: {После е татко ти. }** [106]

(Ве молиме посетете ја веб страницата **www. islam-guide.com/women** за повеќе информации во врска со жената во Исламот.)



105. Се пренесува во Ibn Majah, #1978, и во Al-Tirmizi, #3895.
106. Се пренесува во Saheeh Al-Bukhari, #5971,и во Saheeh Muslim, #2548.

## Семејството во Исламот

Семејството, кое е основна единица на цивилизацијата, тоа денес се распаѓа. Семејниот систем според Исламот им доставува правата на сопругот, сопругата, децата, и на роднините во една совршена рамнотежа. Тој систем негува несебично однесување, великодушност, и љубов во рамките на еден добро организиран семејсни систем. Мирот и безбедноста понудени од страна на стабилно и уредено семејство, си е многу ценето. Тоа се гледа како суштинска ствар за духовното растење на членовите од кои се состои.
Еден хармоничен општествен поредок се реализира со постоењето на здрави семејства и полни со деца.

## Како муслиманите ги третираат старите лица?

Во исламскиот свет, ретко да се наоѓа " домови за стари лица." Овој вид на грижење за родителите во овој најтежок период на нивниот живот се смета за чест и благослов,така што и отвора можност за високо духовно воздигнување.

Во Исламот не е доволно што ние само да се молеме за нашите родители, но ние треба и да се однесуваме со неограничено сочувство, сеќавајќи се на тоа дека кога бевме беспомошни деца, тие ни посветија голема загрижа за нас. Мајките се посебно почестени. Кога родителите на муслиманите ја достигнуваат староста, тие се третираат милосрдно,

со љубезност и несебичност.

Во Исламот, послугата кон родителите е обврска за секој и тоа е нивно право за да го очекуваат. Се смета за презирно ако се изразува со некоја иритација кон стариот,кога тој е безпомошен, слаб, болен или пак во длабока старост.

Господ во Кур`анот рекол:

**``И Господарот твој определи: `Само Него да го обожавате, а на родителите добро да им правите. Ако еден од нив или двајцата кај тебе доживеат старост, не кажувај им ни 'уф'. Не обраќај им се со висок глас и зборувај им зборови благородни!` И пред нив спушти ги крилјата на потчинетоста и милоста, и речи: `Господаре мој, смилуј им се онака како што тие ми се смилуваа кога бев малечок!``` (Кур`ан 17:23-24)**

## Кои се петте столбови на Исламот?

Петте столбови на Исламот се основна ствар за животот на секој муслиман. Тие се: сведоштвото на верувањето (Шехадет), молитвата (Клањање намаз), давање еден дел од богатството - Зекат (материална помош на сиромашните), постењето во текот на месецот Рамазан (Оруч) и одење на аџилак (Хаџ) до Мека еднаш во животот за оние кои имаат физичка и материална можност.

## 1) Сведочењето на верата-`Шехаде`

Сведочењето на верата е убедливо да се изјавува, **“Ла Илахе Ил-ла Аллах, Мухаммедур Расулу Аллах”**. Овие зборови во значење гласаат дека **“Нема вистински Бог, освен еден Бог (Аллах), и Мухамед е Гласник (Пророк) на Бога.”** Во првиот дел, “Нема вистински Бог, освен еден Бог”, значи дека никој нема право да му се поклониме и да го обожаваме, освен единствено само Бога, и дека Бог нема ниту партнер, ниту син. Ова сведочење на верата се нарекува Шехадет, едноставна формула која треба да се каже со убедување, за да се преминува во Ислам. Сведочењето на верата е најважниот столб на Исламот.

## 2) Клањање (Молитва) -`Салат`

Муслиманите обавуваат пет молитви (намази) на ден. Секоја молитва (намаз) не трае повеќе од неколку минути за да се обавува. Намазот во Исламот е директна врска меѓу обожавачот и Бога. Нема никакви посредници помеѓу Бога и обожавачот.

Во молитвата (намазот), човек чувствува внатрешна радост, мир и удобност, и дека Бог е задоволен со него или неа. Пророкот Мухамед а.с. рекол: **{О Билал, учи Езан (повикувај луѓето) за на молитва (намаз), да најдеме малку утеха со тоа. }** [107] (Билал бил еден од придружниците на Мухамед а.с. кој учил Езан за на молитва – намаз).

---

107. Се пренесува во Abu-Dawood, #4985, и во Mosnad Ahmad, #22578.

Намазите се обавуваат: в зори (Сабах), напладне (Пладне), послепладне (Икиндија), во зајдисонце (Акшам), и ноќе (Јација). Муслиманот може да се клања речиси насекаде, како на пример во поле, канцеларија, фабрика, универзитет, итн.

(Ве молиме посетете ја веб станицата **www.islam-guide.com/prayer** за повеќе информации околу намазот во Ислам).[108]

## 3) Давање Закат (помош за сиромашните)

Сите нешта му припаѓаат на Бога, така што и богатството според тоа се одржува од страна на луѓето во доверба. Оригиналното значење на зборот Зекат е "прочистување" и "раст". Давање Зекат значи: "Давање одреден процент на одредени имоти за одредени класи на оние луѓе кои имаат потреба." Процентот кое е задолжително



во злато, сребро, и парични средства и кои што имаат достигнато износ од околу 85 грама злато и се одржани во сопственост во текот на една лунарна година (355 дена), на тоа се дава две и пол проценти (2,5%). Нашиот имот се очистува преку ставење настрана еден мал дел од богатството за оние кои имаат потреба. Така како што растаат градинарските растенија, на таков начин овој пресечен дел ќе му се

108. Или на аглиски можете да читате во книгата A Guide to Prayer in Islam by M. A. K.Saqib.

врати назад на сопственикот и тоа ќе го охрабрува за да го дава тоа редовно.

Освен тоа, човекот може да даде колку што посакува како доброволна милостина за добротворни цели.

## 4) Постењето на месецот на Рамазан

Секоја година во месец Рамазан,[109] муслиманите постаат од утро до зајдисонце, воздржувајќи се од храната, пијалоците, и сексуалните односи.



Иако постењето е корисно за здравјето, тоа се смета првенствено како метод за духовно прочистување на себеси. Со кратење на себеси од световните удобности, па дури и да е тоа за кратко време, постачот добива вистинско сочувствување кон оние кои одат гладни, така што и почуствува пораст на својот духовен живот.

## 5) Одење за Аџилак (Хаџ) во Мека

Годишниот аџилак (Хаџ) за Мека е обврска само еднаш во животот за оние кои имаат физички и финансиски можности за да го извршуваат. Околу два милиони луѓе одат во Мека секоја година од секој дел на земјината топка. Покрај тоа што Мека е секогаш исполнета со посетители, годишниот Хаџ се врши

109. Месецот Рамазан е деветтиот месец во исламскиот календар (кој е лунарен а не соларен).

во дванаесеттиот месец од исламскиот календар. Мажите аџии носат специјална скромна облека која ги укинува разликите во однос на класата и културата, така што сите стојат еднакви пред Бога.



*Верниците, клањајќи се на џамијата Ал-Харам во Мека. Во оваа џамија се наоѓа Ка`ба (црниот објект во сликата), кон која муслиманите се свртат кога се клањаат. Каба е место за обожување за кое Бог му наредил на пророците Авраам (Ибрахим) и неговиот син Исмаил да ја изградат.*

Во ритуалите на Хаџот вклучуваат кружењето околу Каба седум пати и одењето седум пати помеѓу ридовите Сафа и Марва, како што Агара (Хаџер) направи за време на нејзината потрага по вода. А потоа аџиите стојат заедно во Арафат[110] и се молаат

110. Област која се наоѓа 15 милји (околу 25 км) во оддалеченост од Мека.

и бараат од Бога она што сакаат и Божјата Опрост, за оние лоши дела за кои ќе бидат одговорни на Судниот Ден.

Крајот на Хаџот се означува со празникот Еид ал-Адха (Курбан Бајрам), кој се прославува со молитви и се колат курбани во името на Аллах џ.ш. Овој празник, и Еид ал-Фитр (Фитер Бајрам), празникот кој одбележува крајот на месецот Рамазан, се две годишни празници на муслиманскиот свет.

(Ве молиме посетете ја веб страницата **www. islam-guide.com/pillars** за повеќе информации околу Петте столбови на Исламот.)

## Историјата на Исламот на територијата на Македонија и Балканот

Во годините на основањето на Османлиската Држава во Анадолија, балканските христијански држави беа во еден невиден хаос поттикнат од меѓуфракциските и меѓуетничките конфликти. Пред прородот на османлиската војска на овие простори, здравата идеолошка платформа и систематскиот карактер соодветен за човековата природа на исламската вера како официјална вера на Османлиската Држава, на балканските завојувани народи и општества им презентираше една конструктивна теолошка и прагматична алтернатива.

Пред доаѓањето на Османлиите на Балканот, во одредени простори на Балканот пристигнале групи

на патувачки турски дервиши - сејјах и на угнетеното население од една страна им ги објасниле исламските начела, а од друга страна им го претставиле толерантниот поглед на свет за градење на човечкото општество, нешто што тие не го беа доживеале порано. Со други зборови, населението било психолошки подготвено за прифаќање на Исламот и османлиската администрација.

Освен идеолошките фактори, во прифаќањето на османлиската администрација секако влијаеле и историските, етничките, културните, економските, социјалните и др. фактори. Како најистакнати може да се набројат:

1) Конфликтите помеѓу Католичката и Православната Црква и појавата на анархија и несклад во животот и верското организирање на балканските простори.

2) Мошне тешката состојба на населението и нивното непрекидно угнетување од страна на византиските и српските феудалци како и од христијанскиот клер.

3)Слабата и бледа политичка и административна организација.

4)Воената структура на балканските земји и непрекидното вклучување на луѓето во војните меѓу соседните земји.

5) Постоењето на неколку турски племиња

кои пред векови дошле заедно со Словените и ги беа населиле овие краишта, како на пр. Аварите, Печенезите, Куманите и др.

Одлучувачката улога на тарикатите и текиите во прифаќањето и ширењето на Исламот на балканските простори се огледа и во фактот што речиси во сите центри и крстопати на просторот на Балканот постоеле текии и завии. Текиите во нивните економски и општествени активности, во голема мерка не правеле разлика меѓу населението врз основа на етникумот, верата или јазикот, па затоа и биле посетувани од страна на широките слоеви на месното население.

Мешајќи се со сите слоеви на општеството дервишите успеале да ги запознаат нив со суштинските исламски начела. И што е позначајно, да ги отстранат предрасудите кон Исламот поттикнати од црковните институции.

Околу текиите основани од страна на дервишите, со времето се формирале села и градови, па текиите се претвориле во верски, културни и уметнички центри. Населбите основани околу текиите во голем број на случаи се именувале со името на дервишот основач на текиите во тој крај, како на пр. Шехлерско Маало (Едно маало во гостиварското село Вруток го носи ова име. А слични има низ целата територија опфатена од Османлиската Држава.), Дервишко Село (Село оддалечено околу 4-5 километри од градот Пазарџик, Бугарија.), Текиско Маало (Маалото каде се наоѓа

комплексот Харабати Баба Теке во Тетово.) итн.

Врз основа на податоците во дефтерите со попис на населението (тахрир) во османлискиот период, се гледа дека околу овие текии и завии се населувале и поединци немуслимани, кои подоцна го прифатиле Исламот.

При анализата на активноста на првите дервиши на балканските простори се приметува дека тие во општеството не се претставувале само преку верската облека, туку истовремено ја обработувале земјата, основале пазари и села и се бавеле со наука и уметност. Во првите години од основањето примарна должност на текиите била да ја обработуваат земјата, да садат, жнеат и производите да ги делат на сиромашното население. На овој начин тие се обидувале на општествата кои не ја биле доживеале љубовта, почитта и милоста, со една човечка љубов заснована врз божествените начела да им го направат прифатлив Исламот и неговата суфиска димензија. Освен сеопштествената функција на суфиите, тие работеле и на градењето на личноста на одредени поединци и нивното ориентирање кон прифаќањето на Создавачката Сила и уредувањето на животот според начелата претставени во Куранот и Суннетот.

Месното балканско население кое им припаѓало на различни етникуми, култури и традиции и кое било угнетено под римска, унгарска и српска власт во голема мерка го прифати системот презентиран од страна

на патувачките дервиши сместени во периферните и мирни краишта на Балканот. и на угнетеното население од една страна им ги објасниле исламските начела, а од друга страна им го претставиле толерантниот поглед на свет за градење на човечкото општество, нешто што тие не го беа доживеале порано.

Личноста кое ја презентирало оваа димензија на суфискиот поглед на светот и кој бил прифатен и од муслиманите и од христијаните на балканските простори бил Сари Салтук (п. 1264). Во врска со животот и делото на Сари Салтук Деде постојат голем број преданија .

Имињата на повеќето дервиши за кои се знае дека тргнале од Анадолија кон Балканот не се познати. Сари Салтук пак во хагиографските преданија (менкабе) се појавува како личност која посетила многу земји од Југоисточна Европа и делувал во нив.

Според некои истражувачи, Сари Салтук не е личност која навистина постоела, туку со неговото име се претставени дејствувањето и искуството на суфиите кои два века по ред делувале на балканските простори. Токму поради ова и повеќето балкански тарикати го сметаат Сари Салтук од нивните редови. Но повеќе од вистина е дека Сари Салтук се здобил со поголема фама меѓу бекташите и на Балканот повеќе е познат како припадник на бекташкиот тарикат. Во врска со животот и делото на оваа истакната личност од исламската историја најстарите пишани

податоци ги наоѓаме во Патописот на Ибн Батута , во Огузнамето на Сејјид Локман  како и во Патописот на Евлија Челеби.

Освен седумте кралевства споменати од Евлија Челеби и пренесени од него и од Хаслук, трагите на оваа истакната личност се приметуваат и на албанските простори. Иако хагиографското предание за Сари Салтук по потекло е од Анадолија, меѓу албанците тоа попримило многу албански карактеристики и фолклорни нијанси. Во Албанските простори траговите на Сари Салтук се среќаваат во Планината на Сари Салтук, околу 600 метри над Круја.

Освен двата значајни фактори, богомилите и патувачките суфии, во продорот и сместувањето на Исламот и Османлиската Држава на просторите на Европа значајна улога одиграле и пред-османлиските турски племиња сместени во просторот на Балканот, како Аварите,  Печенегите, Кипчаците, Куманите и др.

Омер Лутфи Баркан врз основа на многуте архивски документи тврди дека голем број на овие суфии во местата каде што ја проповедале исламската вера ги изградиле и нивните текии. Околу текиите тие ја обработувале земјата и подигнале нови населби. Колку за илустрација може да го споменеме селото на Јеган Реис во Малкара. Ова село е подигнато околу текето на Шејх Али Иса и неговите потомци, место кое Султанот Мурат 1. му го подарил на Јеган Реис. Во следните години слични текии билеизградени во

Шумно, Варна, Добруџа, Диметока, Серез итн.

Почнувајќи од првите периоди, суфиите имале за цел суштински да ја впијат суштината на Исламот и своите чувства, мисли и однесувања да ги ориентираат според волјата на Аллах џ.ш. и Неговиот Пророк, а за главна должност го сметале проповедувањето на Исламот во краиштата кои што не го беа запознале. Оттука еден голем број на суфии, жртвувајќи од сопственото богатство, семејство и труд, патувале низ разни краишта во светот, повикувале во верата и биле причина луѓето од тие краишта да го запознаат и прифатат Исламот.

**Патопис - Ибн Батута; Tuhfetu'-Nudhdhar fi Garaibi'l-Emsar ve Ajaibi'l-Asfar,**

**Огузнаме - Сејјид Локман; Ijmali Ahvali Ali Selçuk Ber Mujibi Nakli Oguzname-i Seyyid Lokman**

**Патописот на Евлија Челеби; Evliya Çelebi, Seyahatname, Истанбул 1314, I,659-660; II,133-139; III,366-369, 481.**

## Библиографија:

Ahrens, C. Donald. 1988. Meteorology Today. 3rd ed. St. Paul: West Publishing Company.

Anderson, Ralph K.; and others. 1978. The Use of Satellite Pictures in Weather Analysis and Forecasting. Geneva: Secretarial

of the World Meteorological Organization.

Anthes, Richard A.; John J. Cahir; Alistair B. Fraser; and Hans A. Panofsky. 1981. The Atmosphere. 3rd ed. Columbus: Charles E. Merrill Publishing Company.

Barker, Kenneth; and others. 1985. The NIV Study Bible, New

International Version. Grand Rapids, Michigan: Zondervan

Publishing House.

Bodin, Svante. 1978. Weather and Climate. Poole, Dorest: Blandford Press Ltd.

Cailleux, Andre'. 1968. Anatomy of the Earth. London: World University Library.

Couper, Heather; and Nigel Henbest. 1995. The Space Atlas.

London: Dorling Kindersley Limited.

Davis, Richard A., Jr. 1972. Principles of Oceanog-

raphy. Don Mills, Ontario: Addison-Wesley Publishing Company.

Douglas, J. D.; and Merrill C. Tenney. 1989. NIV Compact Dictionary of the Bible. Grand Rapids, Michigan: Zondervan

Publishing House.

Elder, Danny; and John Pernetta. 1991. Oceans. London: Mitchell Beazley Publishers.

Famighetti, Robert. 1996. The World Almanac and Book of Facts 1996. Mahwah, New Jersey: World Almanac Books.

Gross, M. Grant. 1993. Oceanography, a View of Earth. 6th ed. Englewood Cliffs: Prentice-Hall, Inc.

Hickman, Cleveland P.; and others. 1979. Integrated Principles of Zoology. 6th ed. St. Louis: The C. V. Mosby Company.

Al-Hilali, Muhammad T.; and Muhammad M. Khan. 1994. Interpretation of the Meanings of The Noble Qur'an in the English

Language. 4th revised ed. Riyadh: Maktaba Dar-us-Salam.

The Holy Bible, Containing the Old and New Testaments (Revised Standard Version). 1971. New York: William Collins Sons & Co., Ltd.

Ibn Hesham, Abdul-Malek. Al-Serah Al-Nabaw-

eyyah. Beirut: Dar El-Marefah.

The Islamic Affairs Department, The Embassy of Saudi Arabia, Washington, DC. 1989. Understanding Islam and the Muslims. Washington, DC: The Islamic Affairs Department, The Embassy of Saudi Arabia.

Kuenen, H. 1960. Marine Geology. New York: John Wiley & Sons, Inc.

Leeson, C. R.; and T. S. Leeson. 1981. Histology. 4th ed. Philadelphia: W. B. Saunders Company.

Ludlam, F. H. 1980. Clouds and Storms. London: The Pennsylvania State University Press.

Makky, Ahmad A.; and others. 1993. Ee'jaz al-Qur'an al-Kareem fee Wasf Anwa' al-Riyah, al-Sohob, al-Matar. Makkah: Commission on Scientific Signs of the Qur'an and Sunnah.

Miller, Albert; and Jack C. Thompson. 1975. Elements of Meteorology. 2nd ed. Columbus: Charles E. Merrill Publishing Company.

Moore, Keith L.; E. Marshall Johnson; T. V. N. Persaud; Gerald C. Goeringer; Abdul-Majeed A. Zindani; and Mustafa A.

Ahmed. 1992. Human Development as Described in the Qur'an and Sunnah. Makkah: Commission on Scientific Signs of the Qur'an and Sunnah.

Moore, Keith L.; A. A. Zindani; and others. 1987.

Al-E’jaz al-Elmy fee al-Naseyah (The scientific Miracles in the Front of the Head). Makkah: Commission on Scientific Signs of the Qur’an and Sunnah.

Moore, Keith L. 1983. The Developing Human, Clinically Oriented Embryology, With Islamic Additions. 3rd ed. Jeddah:

Dar Al-Qiblah.

Moore, Keith L.; and T. V. N. Persaud. 1993. The Developing Human, Clinically Oriented Embryology. 5th ed. Philadelphia: W. B. Saunders Company.

El-Naggar, Z. R. 1991. The Geological Concept of Mountains in the Qur’an. 1st ed. Herndon: International Institute of Islamic Thought.

Neufeldt, V. 1994. Webster’s New World Dictionary. Third College Edition. New York: Prentice Hall.

The New Encyclopaedia Britannica. 1981. 15th ed. Chicago: Encyclopaedia Britannica, Inc.

Noback, Charles R.; N. L. Strominger; and R. J. Demarest. 1991. The Human Nervous System, Introduction and Review. 4th ed. Philadelphia: Lea & Febiger.

Ostrogorsky, George. 1969. History of the Byzantine State. Translated from the German by Joan Hussey. Revised ed. New

Brunswick: Rutgers University Press.

Press, Frank; and Raymond Siever. 1982. Earth. 3rd

ed. San Francisco: W. H. Freeman and Company.

Ross, W. D.; and others. 1963. The Works of Aristotle Translated into English: Meteorologica. vol. 3. London: Oxford University Press.

Scorer, Richard; and Harry Wexler. 1963. A Colour Guide to Clouds. Robert Maxwell.

Seeds, Michael A. 1981. Horizons, Exploring the Universe. Belmont: Wadsworth Publishing Company.

Seeley, Rod R.; Trent D. Stephens; and Philip Tate. 1996. Essentials of Anatomy&Physiology. 2nd ed. St. Louis: Mosby-Year

Book, Inc.

Sykes, Percy. 1963. History of Persia. 3rd ed. London: Macmillan & CO Ltd.

Tarbuck, Edward J.; and Frederick K. Lutgens. 1982. Earth Science. 3rd ed. Columbus: Charles E. Merrill Publishing Company.

Thurman, Harold V. 1988. Introductory Oceanography. 5th ed. Columbus: Merrill Publishing Company.

Weinberg, Steven. 1984. The First Three Minutes, a Modern View of the Origin of the Universe. 5th printing. New York: Bantam Books.

Al-Zarkashy, Badr Al-Deen. 1990. Al-Borhan fee Oloom Al-

Qur'an. 1st ed. Beirut: Dar El-Marefah.

Zindani, A. A. This is the Truth (videotape). Makkah: Commission on Scientific Signs of the Qur'an and Sunnah.

## Набројување на хадисите

Набројувањето на хадисите во оваа книга е базирана врз следните хадиски збирки:

- Saheeh Muslim: врз основа на броењето на Muhammad F. Abdul-Baqy.
- Saheeh Al-Bukhari: врз основа на броењето во книгата Fath Al- Bari.
- Al-Tirmizi: врз основа на броењето на Ahmad Shaker.
- Mosnad Ahmad: врз основа на броењето во Dar Ehya' Al-Torath Al-Araby, Beirut.
- Mowatta' Malek: врз основа на броењето на Mowatta' Malek.
- Abu-Dawood: врз основа на броењето на Muhammad Muhyi Al-Deen Abdul-Hameed.
- Ibn Majah: врз основа на броењето на Muhammad F. Abdul-Baqy.
- Al-Daremey: врз основа на броењето на Khalid Al-Saba Al-Alamy и Fawwaz Ahmad Zamarly.